ЛИТЕРАТУРЕН ЗБОР

СПИСАНИЕ НА СОЈУЗОТ НА ДРУШТВАТА ЗА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК И ЛИТЕРАТУРА НА СР МАКЕДОНИЈА

СКОПЈЕ, ГОДИНА XXX 1983, КН. 2

## СОДРЖИНА

### ЈАЗИК



### ЛИТЕРАТУРА



### НАСТАВА

ЈАЗИЧЕН ПОТСЕТНИК



ПРИКАЗИ



ХРОНИКА



БИБЛИОГРАФИЈА

## ЈАЗИК

### МЕЃУ НАРОДНАТА ПЕСНА И ПРИКАЗНА

Ако се заборава една епска песна, не значи уште дека се заборава и нејзината содржина. Прво изостанува пресоздавањето на нејзината својствена изразна структура, се разлага оној особен спој на јазични елементи во рамките на ритмичко-метрички целости што ја овозможуваат и врската со дадена мелодија. А содржината може да се спаси во приказна и така да се обновува уште долго време.

Овој процес на преминување на епските песни во приказни можеме да го следиме во различни фази. Пример за неговиот почеток ни дава песната бр. 365 (за Богдан Лутица) од зборникот на Шапкарев. Песната тече во епски десетерец во повеќе од сто стиха, а потоа следува забелешката на Шапкарев дека пејачката натаму не можела „да ја продолжува песната во стихови" и ја раскажала во проза, како што е и запишано. Се разбира, тој прозен запис содржи уште цел ред поетски места (тежок томбрук на нозеве и дробен синџир на грлово; ловчок ми уловила; руса глава; на рамна рудина), па и некои правилни стихови од десет слога (кој да видит, и да му завидит, кој да чујат, и да се почудит; Си се качиф на високи диван).

Заборавањето на песната оди понатаму, дури не се преобрази таа во приказна, ако носи интересна содржина. Таа напредната фаза на трансформација ја гледаме, на пример, кај Шапкарев во приказната бр. 153 (Црна Арапина, Султан Мурат и Крале Марко), запишана во Велес од П. Крепиев. За неа Шапкарев забележува под текстот: „Таа приказна, како што јасно се гледа, била песна, а после се престорила во приказна". Доста е да го приведеме почетокот, па да се увериме во тоа: „Кула гради црна Арапина крај Црно Море. Градил ја токмо девет години; па му вика ветер од море: „Зошто градиш, црна Арапино, кула девет години, кога немаш лика спроти тебе?" Црна Арапина одговара на ветер црноморски: „Моја лика је у Цариграда, у цар Мурата . . ." Веќе оваа мала одломка открива повеќе особености на јазичниот израз на народната поезија, меѓу другото падежни форми и изоставање на членот. Раскажувањето се одвива во истиот стил сѐ до крајот. Се добила една хиб-

ридна творба, на граница меѓу епската песна и приказната. Процесот би довел натаму до доминација на стилот на приказната, со задржување на само извесни елементи што, покрај разликите, потсеќаваат на потеклото на текстот. Фолклористите укажуваат на повеќе случаи на вакво преобразување.

Последната фаза, во која од песната остануваат само некои изразни елементи, е и најинтересна во творечка смисла. Зашто изостанува веќе простото, би се рекло автоматско припомнување на одделни стихови и делови од песната, а елементите што се задржале смислено се вклучуваат во нови стилски синтези, со што се постига целесообразно истакнување на дадените места во приказната. Така Марко Цепенков, во познатата приказна за Силјана Штркот, користејќи такви традиционални елементи, и внесувајќи нè со нив во епската дикција, постига посебна живост во прикажувањето на епизодата за бојот меѓу орлите и штрковите: „и туку беше се поткачиле сите да се бијат и да се тераат по таа пуста планина. Три дни и три ноќи што се биле и се тепале, крв до колена беше направиле.“ Овде немаме веќе онакво пренесување на одломките од песната, при нејзиното разлагање како поетска структура, какво што видовме во велешкиот текст, ами сликање со поетски елементи вклучени веќе, апсорбирани во карактеристичниот стил на приказната.

Многу интересен материјал за ваквата постапка ни даваат приказните од Солунско од збирката на Верковиќ[1], објавени во книгата: Lidové povídky jihomakedonské . . ., vydali P. A. Lavrov a J. Polivka, Praha 1932. Меѓу нив ќе најдеме исто примери на преобразени епски песни. Во приказната бр. 19 (стр. 71) веднаш ја откриваме врската со песната бр. 16 кај Миладиновци, во која се кажува за невеста што од почит молчела три години како нема, во следните остатоци од некогашните стихови: Мари, ам ку си њама њамичка, њаси сљапа сљапичка“. Кон циклусот на Марко Крале нè води приказната бр. 21 (За Марка, неговата ќерка и Груіу Шкиндерлиа).

Сигурно дека можат да се посочат и други вакви примери во оваа збирка. Меѓутоа, во неа е основно користењето на одделни елементи од традиционалниот устен поетски јазик за целите на стилско нијансирање на раскажувањето. Оваа особеност ја забележал веќе издавачот, рускиот славист П. А. Лавров, којшто во својата јазична студија за текстот (во одделот Семантика, стр. 340—343) приведува богат материјал, особено за постојаните епитети од типот: рамно поле, руса глава, висока планина, гора зелена. Ваквите елементи, вткаени во прикажувањето, му придаваат топлина на поетски исказ. Важно е

[1] За ова порано пишуваше, со приведување на обилен материјал, Љ. Спасов во статијата „Користењето на лексеми и синтагми од народната поезија во приказните од зборникот на народни приказни собрани од Стефан И. Верковиќ, Литературен збор, 1979, бр. 2, стр. 41—47.

тоа што го забележува Лавров дека тие не се среќаваат само во оние приказни „што прераскажуваат сижети на народни песни, ами и во приказни со друга содржина".

Меѓутоа, учеството на јазикот на народната поезија во овие приказни не се ограничува само со елементите посочени од Лавров. Ќе дадеме еден краток преглед и на други средства, старајќи се да откриеме и некои клучни места во раскажувањето, во кои тие особено се активираат.

Една таква типична ситуација претставува обраќањето, со кое може да се отвори и дијалог. Повеќе особености на поетскиот јазик се групираат на такви места во текстот. Кон обраќањето може да се пристапува со спој од синонимни глаголи („вели и говори"), а тоа непосредно да почнува со извик обичен не за говорниот јазик, ами за јазикот на народната поезија („варај", „еј гиди"). Упадлива е во овие приказни честата употреба на извикот „варај". За лицата кон кои се врши обраќањето се избираат и галовни форми („мила мале"). Сите овие средства, како што покажуваат следните примери, треба да придонесат за впечатокот дека не се работи за пораки во секидневна ситуација, ами во светот на приказната: мајка му вели и говори: „мале, мила мале, от меника сака царјут от филдиш хокали" (10, 42)*; Как гу виде мајка му, така гу пита кротку-кротку: „варај синку на мајка, што си толку кахарлиа?" (10, 43); и тјанака вика на добро халваџиче: „варај, добро халваџиче, да ми докараш за двајси парички блага халвичка!" (13, 56); и му вели: „еј гиди побратими, дека си видел јунак и са чуди?" (10, 43); на неја вели говори (30, 99); Јазик на мене стори, варај, варај мајку! (60, 166); и му вели хем говори: „јој ти царју, да ми дадеш златна гимија" (63, 172).

Одлики на поетскиот јазик носат формите со кои се именуваат „лирските" херои на приказните, било во рамките на обраќањето или во други позиции во текстот: варај јунак, лудо младо, тинака немој скокнуваш калјата! (15, 61); ади лудо младо, да ти видам (18, 68); што сакаш, лудо младо (18, 70); Си примени лудото дете, јахна на брза коња (54, 155); е бре лудо дете (85, 217); нема да оставам мојата прва љубов (21, 78); мале, таја ти е нивјастата, моја прва љуба (45, 131); И ету дојде нојното прво љубов, един страшин Арапин (77, 204); варај, прво љубу, ето глендаш тос самовила (89, 226); е море, старо харо (67, 179); сос стар хајдута, стар Хајдара (21, 76); Тогас детенто му вели на стараго дјада (85, 217).

Една група поетизми се групираат околу јуначкиот коњ и јуначкото оружје: Неговата коња, кату беши морска, знаиши што има аф морето (21, 77); вјахна на брза коња (51, 142 и 52, 145); И тој на брза коња вели и говори: „е бре, таткова брза

---

* Овде и натаму првата бројка го означува редниот број на приказната, а втората — страницата во книгата.

коња, зашто да не сам кахарлиа?" (82, 211/2); да напујат брза коња ... а оставили тамо брзате коња (99, 243); си зема негова остра сабја (68, 182); јазе как за вјахна таткова ми коња, и ки опаша с таткова ми остра сабја (69, 183); си опаша сос тешка и остра сабја, са зема и тешка бузлугана (84, 215); царјувото дете зема острата сабја, чамурџиата зема тешката бозлугана (93, 232). Како и порано во некои случаи, се забележува и овде чување на стари падежни форми.

Ја среќаваме т.н. етимолошка фигура, многу обична во народната поезија: си разбоља тешка болка (4, 20); излезоха да се шедба шетат (7, 28); дури речта не доречи (10, 41); фатиха борба да са борјат (19, 71); царјут излези по двору, да си шедба шета (26, 88); ошти речта не доречи (48, 135).

Го наоѓаме и познатото воведување на броевите со *до:* лижаши до три години (4, 20); до девет години (32, 101); да ми чинити една топуска до девет стотини оки (48, 135); имаши до три девојки харни (58, 159).

Поврзување на синоними, за потсилување на исказот, имаме и во атрибутски и именски состави: толкў лична и хубава (10, 46); гиздави и млогу хубави (15, 61); сос голем и велико глас (15, 61); една царска мома, накитена, наридена (48, 135); била млого лична и хубава (71, 190); врла чјума и панукла (68, 182).

Експресивност се постига со епитети — придавски зборови што по наставката се разликуваат од соодветните зборови во обичната јазична употреба: студни води (17, 66). Особено е омилена формата „милен" место обичното „мил": Царицата га викаши тој милна ... да земиш таинот да гу закараш на милната (14, 60); беха многу милни (15, 61); милно око (47, 132); на сички му е било милно (71, 191); но сам твоја најмилна керка (73, 196); тја млого беше милна на татко ѝ (78, 205); и ја имаха кату милна сестра (83, 213).

Зачувани се форми од кратката множина на еднослож-ните именки: попови двори (35, 106); Чинки-дилипеини двори (51, 142).

Ќе ги приведеме и овие состави: тихни ветар (10, 46); рода роднина (13, 57); славна песна (15, 61); чудум са почуди (50, 140); да повели Солуна и Солунската каза (60, 167).

Забележавме и „украсно" *што:* Там, шту врви на три конаци место, приближи на јудинско село (57, 155). Во ваква позиција било во оваа дијалектна област пообично *јуде* (од *от-де), де:* да јуде се научиха три малки риби, дохождаха тамо (62, 169); Јуде бе изљал цар, земјата да си шета с негова лала (63, 171); Де един ден беши заминал от дома му друг един просик (74, 196); Де прораминиха девет месинца, жената му и родила дете (79, 207).

Формата *јуде* ни дава повод да приведеме уште неколку случаи со прејотација, што е исто така една особеност, сега

изговорна, на јазикот на нашата народна поезија: јотиде (18, 69); јутзе, јутиде (63, 171 и 68, 182); јој (63, 172); јутидоха (64, 174).

Сето ова покажува дека солунските приказни содржат доста елементи од јазикот на народната поезија, и тоа на сите рамништа, така што тој навев претставува една забележлива компонента во нивното звучење.[2]

Во книгата „Јазикот на македонската народна поезија" (Скопје 1971) јас можев да посочам доста такви траги и во современата македонска уметничка поезија. Дека една слична анализа би го открила нивното место, како и нивната функција, и во нашата современа проза, нè уверува еден претходен поглед во и инаку поетски интонираните раскази на В. Манчев („Суша и душа", Скопје 1977). Не ни се призираат во тие раскази само епските силуети на Марко Крале и Дете Голомеше, ами покрај некои цитати на народни стихови, во нивниот стилски јаток се вплетени и елементи на усниот поетски јазик од редот на оние што ги среќаваме во солунските приказни: шимшир двори 10; алови трендафили 15; на сува рида 16, 49; песни јуначки 22; лична самовиличка 22; лична ем убава 27; јунак спроти себе 27; денчок 28; ѕумби ѕунат 32; господ вишен 36; луда младост 65, 68; свилено кавраче, златно прстенче, бисерно ѓерданче 69; либе 75. Особена наклоност и овој автор покажува спрема формите од „милен": милна пуза 14; милна врева 21; Милни ли милини 23; милно сонцеце 26; милно-медено ќе запее 54; милни се, силни се 74. Како жизнени и конструктивни тие елементи на традиционалниот поетски јазик си нашле место во уметнички творби, во кои се реализира нова замисла и нов изразен облик.

*Блаже КОНЕСКИ*

---

[2] Работејќи по друг повод врз овие текстови, можев да установам дека нив ги запишал кон 1863 г. и подоцна Христодул Божиков, учител во с. Висока, родум од соседното село Сухо (Солунско). За тоа соопштувам во посебна статија (во печат во Прилози на МАНУ). Х. Божиков запишувал и народни песни, така што со тоа станува уште поразбирлива неговата наклоност да користи поетски елементи и во приказните.

# МАРГИНАЛИИ КОН ОДДЕЛОТ *SLOVA* ВО ЗБОРНИКОТ НА БРАЌАТА МИЛАДИНОВЦИ (I)*

1.

Во Зборникот на народни песни од браќата Димитрија и Константин Миладиновци има, на стр. 533—537 (го имам предвид првото, загрепското, издание [1861]), посебен оддел SLOVA, во кој се дадени, со латиничко писмо, 450 македонски зборови (поточно 435 лексички единици и 15 варијанти, синоними и др. на лексичките единици), протолкувани, најчесто со еквиваленти, на хрватски или српски јазик. Овој број зборови е всушност само четврти дел од анексниот речник на македонските зборови што Константин Миладинов го внесол во ракописот на Зборникот, известувајќи ги, пред тоа, со посебен „Оглас“[1], неговите читатели дека книгата ќе содржи „около две хиљади слова од кои употребвењето не је често, или кои имает по наречија некаква разница“[2] [разлика].

Сепак, колку и да е драстично редуциран, одделот SLOVA, со самото свое постоење на страниците на Зборникот на Миладиновци, предизвикува недоумување кај внимателниот читател на мошне инструктивниот Предговор кон него (стр. III—VIII). Имено, на стр. III се тврди дека приготвениот анексен речник и нотираните песни морале да отпаднат. „Огромноста од книгава — пишува К. Миладинов — не позволи да се печатат б.[ӑлгарските — Т.Д.] слова и песните со ноти“.

Како да ја објасниме оваа контрадикција меѓу тврдењето на авторот на Предговорот и фактот дека во Зборникот сепак има оддел SLOVA?

По истражувањата на акад. Х. Поленаковиќ посветени на животот и дејноста на знаменитите струшки браќа, а особено на активноста на помладиот брат, Константин Миладинов, сврзана со издавањето на Зборникот на народни песни, разгледана во повеќе трудови (од кои за нашава тема е извонредно драгоцен извор студијата „Браќата Миладиновци и Васил Д. Чолаков“ (од 1962 г.)[3] — разгатнувањето на спомenатата противречност е мошне олеснето.

---

* Вториот дел од овој прилог ќе биде објавен во сп. „Македонски јазик“, XXXI.

[1] Д-р Харалампие Поленаковиќ, Студии за Миладиновци, Мисла, Скопје 1973, стр. 193, 194.

[2] Цит. дело, стр. 246.

[3] Цит. дело, стр. 175—225.

## 2.

Со подготвениот ракопис на Зборникот, вклучувајќи го овде Предговорот и анексниот речник[4], К. Миладинов — по престојот од два и пол месеци[5] во Ѓаково, исполнет со трескава работа врз него — на 12 јануари 1861 година доаѓа, заедно со бискупот Јосип-Јурај Штросмаер, во Загреб[6].

Ракописот е веднаш даден за печатење. „Ova knjiga — пишува загрепскиот весник „Narodne novine“ во бројот 15 од 18 јануари 1861 година — već se tiska i doći će po prilici za tri mjeseca u sviet. Saderžavat će do 700 pjesamah na 25—30 tabakah. Predplatna ciena joj je 2 for[inte]“[7]. Тоа значи дека се очекувало Зборникот да излезе веќе кон 20 април 1861 година од печат. Книгата се печатела — пишува, една недела по информацијата на „Narodne novine“, загрепскиот неделник „Naše gore list“ во својот број 3 од 25 јануари 1861 година — „u narodnoj tiskarnici dra Ljud.[evita] Gaja na vele krasnoj artiji, u velikoj osmini, u dva stupca, i biti će ga — ја потврдува информацијата од „Narodne novine“ — od prilike 25—30 tabakah“[8]. Укажувајќи дека Зборникот содржи „do 700 pjesama“, весникот приведува и еден, за нашава тема суштествен факт: „. . . i zavirivši nješto malo u golemi rukopis, uvjersmo se da će se čitati kod nas s veseljem i lahkoćom, koja će mnogoga ugodno zateći. Da se pako uklone i one male zapreke, koje bi našinca u čitanju tih pjesamah priečile, dodati će marljivi izdatelj djelu svome slovar, u kome će biti protumačene sve manje poznate rieči. Tim će učiniti veliku uslugu svomu čitateljstvu, koga mu neće manjkati ni kod nas, ni drugdje“[9].

## 3.

По овие и вакви вести, ќе нè изненади соопштението од насловната страница на Зборникот дека тој е напечатен во печатницата на „познатиот хрв. трговец и политички работник“[10] А.[нте] Јакиќ, којашто, како што приведува акад. Х. Поленаковиќ, штотуку била основана и „започнала со работа во април 1861 година“[11] — значи, токму тогаш кога се очекувало да приврши печатењето на Зборникот — и го довршила неговото печатење, како што во бројот од 25 јуни 1861 година известува споменатиот неделник „Naše gore list“, на ден 24 јуни. „Jučer su — пишува весникот — dovršene u Jakićevoj tiskarni „Pjesme bugarske“ izdane troškom preuzv. g. biskupa Štrossmajera od strane Miladinova. Izdanje je vele ugledno i upravo gospodsko“[12]. Значи, Зборникот пак се

---

[4] Цит. дело, стр. 104.
[5] Цит. дело, стр. 328, 363.
[6] Цит. дело, стр. 105.
[7] Цит. дело, стр. 106.
[8] Цит. дело, стр. 108.
[9] Цит. дело, стр. 107.
[10] Цит. дело, стр. 330.
[11] Цит. дело, стр. 331.
[12] Цит. дело, стр. 108, 109.

печател — со најактивно учество на Константина како технички уредник и коректор — три месеци (април, мај, јуни 1861 година), но неговото проектирано излегување е пролонгирано, од април на јуни истата година. Фактички, веројатно е прекинато слагањето на текстот од ракописот, даден за печат уште кон половината на јануари, и тој (не е необично — и со сложениот текст од дел на ракописот) е предаден во нова печатница дури во април. Секако, имало повеќе причини за ова, но една од важните (ако не и најважна) е дека ракописот бил повлечен од редакторот за да бидат во него извршени не мали измени откако решава бездруго со согласност, а веројатно и по сугестија, на бискупот Штросмаер, да внесе определен број бугарски песни што му ги понудил во Загреб тогаш дојдениот негов интимен пријател Васил Чолаков[13]. (Чолаков го потврдува тоа во писмото до познатиот хрватски историчар д-р Фрањо Рачки од 12 април 1862 година: „Може да ви е познато, че като дойдох преминътъта година в Загреб, покойният мой друг Константин Миладинов ме умоли да му дам сто песни из възточните страни на България, за да може да даде название на своята сбирка „Български народни песни")[14].

4.

Константин Миладинов ќе внесе во Зборникот не 100, туку 76 бугарски народни песни. Друго е прашањето, и за него можат да се имаат различни гледишта, зошто В. Чолаков во писмото до Рачки оперира со цифрата 100 песни. Еве едно: во своите изјави за хрватскиот печат, како што видовме, К. Миладинов ја приведувал цифрата „до 700 песни" (таа цифра ќе се среќава и по излегувањето на Зборникот, на пр. во весникот „Pozor" од 1 октомври 1861 г.)[15]; во Предговорот (стр. III) тој пишува дека, секако имајќи го на ум тој број, седмиот дел (т.е. 100 песни) се „од восточните. . . стӑрни, имено од Панаѓуриште, Софија. . .", т.е. бугарски. Книгата содржи 662 + 12 (во полн ред) = 674 песни; седмиот дел од нив — тоа се 96,3 песни. Затоа, повикувајќи се и на реченото во Предговорот, Чолаков инсистира на хонорар за околу 100 песни. Зар некој, во времето кога е писмото до Рачки пишувано, требало и можел, а по трагичната смрт на составувачите на Зборникот, да проверува колку точно песни бугарски се влезени во книгата?!

5.

Покрај посочените од К. Миладинов 16 песни (14 од Панаѓуриште и 2 од Софија: бр. 10, 39, 49, 51, 61, 64, 69, 107, 113, 116, 120, 128, 141, 149, 166, 659), бугарски се и овие 60 песни: бр. 42, 46, 53, 58, 62, 63, 70, 71, 72, 76, 80, 81, 82, 83 (вушност се две песни), 85, 86, 87, 89, 92, 93, 94, 95, 98, 99, 100, 103, 104, 106, 108, 109, 111, 112, 117, 118, 119, 129, 130,

---

[13] Цит. дело, стр. 246.
[14] Цит. дело, стр. 196.
[15] Цит. дело, стр. 100.

133, 134, 135, 136, 140, 152, 153, 160, 161, 172, 207, 211, 213, 214, 215, 280, 310, 324, 325, 326, 327, 328, 557. Х. Поленаковиќ (во 1962 г.) изделува 77 бугарски песни: не ги зема предвид песните под бр. 42 и бр. 310, а во списокот на бугарските песни[16] во Зборникот ги внесува, бр. 114 (источномакедонска песна со елементи од западните македонски говори), бр. 281 (западномакедонска песна во која само еден (седмиот) стих е на источен говор) и бр. 283 (источномакедонска песна).

6.

Проф. Х. Поленаковиќ утврди, меѓу другото, дека „прашањето каде бугарските песни Чолаков му ги дал на Константин Миладинов, за да ги внесе во Зборникот, по ова писмо (писмото на Чолаков до Рачки — Т. Д.) станува јасно: во Загреб, а не како што се мислеше досега: во Москва. Досега, во овој поглед, се користеше искажувањето на Марин Дринов [. . .] за тоа дека песните во Москва (му) биле испратени на Чолаков, бидејќи таму „много трябвали некому си"[17].

Овој непобитен факт може, ми се чини, да биде потврден и посредно, по индиректен пат, независно од писмото на Чолаков. Еве како.

Во сите 76 бугарски песни во Зборникот ќе ги ексцерпираме зборовите за кои мислиме дека би претставувале „one male zapreke, koje bi našinca (т.е. припадникот на хрватскиот или српски јазик — Т. Д.) u čitanju tih pjesamah priečile"[18]. Потоа ексцерпираните зборови ги бараме во одделот SLOVA. Ако проверката покаже дека извесен (не е важно колкав) број од тие зборови се наоѓаат во тој оддел, тогаш би сме можеле да претпоставиме дека Константин Миладинов ги примил од Васила Чолаков бугарските песни уште во Москва, ги вклучил нив во Зборникот, распределувајќи ги во неговите оддели, и уште таму (или во Ѓаково) ексцерпирал од тие песни зборови за да се најдат меѓу оние „около две хилјади слова. . ." што требало, како анексен речник, да бидат објавени во Зборникот. Меѓутоа, ако од нас ексцерпираните зборови ги нема во одделот SLOVA, тогаш. . . Туку, да видиме што покажаа нашите истражувања.

Од 76-те бугарски песни ние ексцерпиравме вкупно 132 збора[19]. Тоа се овие:

*айлък* 152, *ален* 64, 213, *армаган* 130;

*бащин* 85, *бащица* 120, *блъсна* (-еш) 61, *божек* 46, 62, *базая* (-еш) 72, *базайниче* 72, *бръкна* (-еш) 149, *бръснач* 89, *булка* 207, *булче* 51, *бутна* (-еш) 116, *бухалчица* 83, *бъклица* 100, 117;

---

[16] Цит. дело, стр. 198.
[17] Цит. дело, стр. 198.
[18] Цит. дело, стр. 107.
[19] Тоа се зборови за кои претпоставуваме дека се за припадниците на хрватскиот или српски јазик „manje poznate riječi". Зборовите се дадени со современо бугарско писмо и правопис. — Глаголите се претставени, како што е тоа вообичаено во бугарската лексикографија, во 1 л. едн. сегашно време, а за дополнителна информација се дава и наставката за 2 л. едн. кај глаголите што во 3 л. едн. свршуваат на *е* односно *и*. — Бројот во заграда по зборот ја посочува песната во Зборникот.

*векилин* 112, *векилка* 112, *войскарин* 86, 103, *въже* 119, *възкача* (-иш) *се* 108, *възӣря* (-еш) 113, *възсърдя се* 152, *въла* 107, *върл* 51, 69, *върлаче* 61;

*ӷлюӣина* 135, *ӷодениш̄ки* 100 (од *ӷоденик*), *ӷодя* (*се*) 93, 166, 328, *ӷребенъ* ('чешел') 149; *ӷърмоӣевица* 58, *ӷрижа* (-иш) *се* 42, 86, *ӷурлив* 214;

*дано* 107, *джелеӣин* 134, *докарам* 72, *донанма* 64, *доще ми се* 95, *дума* 128, *думам* ('велам') 70, 104, 106, 149, 161, *дьолбенка* 108;

*женилен* 100, *жерав* 659, *жълӣица* 141;

*забозинам* 83, *захвръкна* (-еш) 51;

*изобръщам* 49, *изсъхна* (-еш) 111, *искам* 128;

*калинка* 326, *калъче* 149, *калъчка* 153, *камък*, *камик* 71, *касӣен* 69, *клоӣам* 130, *кривак* 39, *куӣе* 116, *къща* 39, 141;

*лаӣина* 128, 280;

*меджиӣ* 326, *мънанко* 325, *мънинка* 136;

*наӷлавя* (-иш) *се* 166, *накалесам* 130, *намеря* (-иш) 326, 327, *наӣруфя* (-иш) *се* 130;

*обръсна* (-еш) 89, *одаджия* 136, *оӣбруля* (-иш) 39, *оӣваждам* 557, *оӣърва* (-еш) 81;

*ӣлеӣ* 128, *ӣоводник* 130, *ӣодканя* (-иш) 80, *ӣомъкна* (-еш) 72, *ӣомухлен* 100, *ӣокарам* 166, *ӣоӣъна* (-еш) 51, *ӣоӣроша* (-иш) 107, *ӣребъда* (-еш) 49, *ӣредумвам* 135, *ӣръсӣ* ('земја') 100, *ӣървескиня* 83;

*реша* (-еш, -иш) ('чешлам') 149, *розлясна* (китка) 111;

*сараджия* 120, *сарафин* 112, *сбъдна* (-еш) *се* 82, *сваля* (-иш) 51, *свалям* 120, *сӷодя* (*-иш*) *се* 326, *сдумам се* 10, *сефер* 310, *скърбен* 42, *след* 112, 213, *сӣроша* (-иш) 149;

*ӣадява* 61, *ӣази* 326, *ӣвърде* 119, *ӣеӣовица* 118, *ӣеӣӣил* 112, *ӣека* (-чеш) 152, *ӣиком ӣиче* 49, *ӣоӷаз* 58, *ӣъӣча* (-еш) 136; *ӣърся* (-иш) 153;

*уборя* (-иш) 95, *уӣека* (-чеш) 118, *уӣреӣя* (-иш) 113, *уӣреӣвам* 130;

*филдишен* 149;

*хазна* 113, 166, *харижа* (-еш) 118, *хвърӷам* 71, *хвъркна* (-еш) 81, 89, *хвърковаӣ* (стои: фракват) 11, *хокам* 49, *хоруӷва* (стои: хорътга) 213, *хримис* 116;

*цакло* (м. стъкло) 92, *циро* (ягне) 107, *цървул* 76;

*чакия* 71, *че* 130, *черкова* 53, 117, *члярка* 160, *чохадар* 63, *чуӣен* ('прочуен') 134.

Секој од приведениве зборови го побаравме во одделот SLOVA. Утврдивме дека н и т у  е д е н  о д  н и в  н е  с е  н а о ѓ а  в о  н е г о. Има blsna, но со значење 'blista', а не со значење на 'gurne', 'odbaci'; има *hazno* 'blago', но нема *hazna*; има *kaldkčifče*, но нема *калъче*, *калачка*; има *gaile* 'briga', но не е протолкувано *ӷрижа* (-иш) *се*.

Па и објаснетите зборови *мишка* и *коӣка* од бугарската песна бр. 280, дадени од редакторот во фуснота како '*ӷлушец*' и '*мачка*', се доказ дека Константин Миладинов, знаејќи дека во анексниот речник нема зборови од бугарските песни, бил принуден барем тука, под текстот на песната, да ги објасни споменатите зборови.

Заклучокот од ова истражување е: Константин Миладинов не к о р и с т е л  л е к с и ч к и  м а т е р и ј а л  о д  б у г а р с к и т е  п е с-

ни за анексниот речник во Зборникот од проста-та причина што ниту во Москва ниту во Ѓаково не располагал со нив.

7.

Решението на К. Миладинов да внесе 76 бугарски песни во Зборникот ќе има определени последици: ќе предизвика понатамошна работа од негова страна врз ракописот веќе подготвнен за печат и, во крајна линија, ќе се одрази врз ликот на напечатениот Зборник.

Бугарските песни морал К. Миладинов најпрвин да ги изредактира. Вистина, овде тој не морал нив да ги транскрибира (биле запишани со кирилско писмо, во претежен дел собрани, како што е утврдено во науката, од Марин Дринов и Нешо Бончев, попослежни познати бугарски научни и културни работници).[20] Меѓутоа, тој (или, по негови инструкции, и В. Чолаков) го сообразил применетиот правопис во нив со установените и проведени во целиот текст на Зборникот правописни принципи (иако, треба да се признае, ќе се откријат, како и во македонските текстови, ред недоследности).

К. Миладинов ги внесол потоа бугарските песни во соодветните оддели според нивната содржина: во „Самовилски" 1, во „Црковни" 6, во „Јуначки" 55, во „Овчарски" 1, во „Ајдутски" 5, во „Смешни" 1, во „Љубовни" 6, во „Свадбени" 1 (во другите оддели — „Други стари", „Жаљовни", „Лазарски" и „Жетварски" — нема бугарски песни). Со внесувањето на бугарските песни, обемот на ракописот е наголемен чувствително: тие имаат 4.102 стиха (во книгата зафаќаат над 50 страници, сметајќи на страница, во зависност од тоа дали е песната дадена во еден или два столпца, по 40 односно 80 стиха). Затоа морал, водејќи сметка да не го надмине проектираниот обем на книгата („25—30 табаци"), да го елиминира анексниот речник и нотираните песни (и тој факт го одбележил во Предговорот). А тие, да биле напечатени со истиот слог како и песните, ќе зафателе околу 40 страници. Овде треба да додадеме дека морале да отпаднат и извесен број македонски песни и варијанти на песни (во Предговорот К. Миладинов ќе рече: „Од неколку песни сме избрали похарната".), па ќе дојдеме до заклучок дека редакторот внесол приближно толку нов материјал (сега бугарски) колку што елиминирал од првобитниот ракопис на Зборникот. Несомнено е дека со оваа интервенција во Зборникот ја нарушил неговата композиција: јуначките песни, на пример, зафаќаат далеку најголем простор.

Му претстоела и друга работа: морал да ја поништи нумерацијата на песните, и нив одново да ги нумерира. Не е чудно што при тоа допуштил (тој или Чолаков, којшто, веројатно, му помагал во оваа работа) и некои грешки во тоа.

---

[20] Д-р Харалампие Поленаковиќ, цит. дело, стр. 195.

8.

Константин Миладинов увидел дека и Предговорот, подготвен во Ѓаково[21], сега, по внесувањето на бугарските песни во ракописот на Зборникот, не е адекватен на неговата содржина. Затоа и го преработил, внесувајќи повеќе измени во него. Еве кои се тие:

1. Посочено е на стр. III од Предговорот дека „седмата од них (од песните — Т. Д.) част (дел — Т. Д.) се собрани од восточните... стǎрни, имено од Панаѓуриште, Софија"; дека „најповиќе песни се собрани од Струга, Прилеп, Кукуш и Панаѓуриште"; дека „најповиќе песни се слушани в Струга од Депа Кавајова, во Прилеп од Ѓурѓа Котеа, во Панаѓуриште од Хаџи-Марија Х. Томова"; дека најзаслужни за собранава збирка се „г. В. Чолаков, кој снабди нас со сите почти од восточните стǎрни", т.е. од Бугарија, и „г. Р. Жинзифов, кој најповиќе ни помогна со песни и обичаи од западните стǎрни", т.е. од Македонија.

Поради измените во ракописот, книгава е, смета К. Миладинов, „огромна". Затоа ќе ја додаде реченицата што веќе ја цитиравме; во ѓаковскиот ракопис на Предговорот неа очевидно ја немало.

2. Оперирајќи со бугарски материјал, К. Миладинов ќе изнесе, на стр. IV од Предговорот, дека, макар што тој во свои лични текстови пишувал, според тогашната бугарска правописна практика, *човѣкъ-тъ* (така пишува, на пример, во преводот на уводниот дел од книгата на Ј. Флеров [Фљоров] „Православни црковни братства во Југозападната Русија"), овде се определува за пишување на мак. *човек-отъ* и буг. *човѣк-жтъ*, воден од грижата да го предаде „верно народното произношение" [изговор].

3. На стр. V од Предговорот К. Миладинов очевидно го проширил ѓаковскиот текст на Предговорот давајќи, веројатно, понекаде неточно, информиран од В. Чолаков, податоци за распространетоста на формите на членските морфеми од м.р. во бугарскиот и македонскиот јазик: *жт*, *атъ*, *а* (ова е очевидно испуштено при коригирањето — Т. Д.), *о*, *отъ*". Така ќе напише: „Се употребват 1) *жтъ* — покрај дунавските места до Трновско; 2) *атъ* — покрај балканските северни стǎрни; 3) *а* — на обете страни од Балканот, особено во Тракија; 4) *о* — од Сереско, доходвеешчем од Кукушко, по дǒлжината од Родопи до Самоковско, (Софиско) и се извртвит до северните стǎрни од Македонија; 5) *отъ* — на сите други западни стǎрни, како Охридско, Прилепско, Битолско". Ќе додаде дека во македонскиот јазик („во сите западни стǎрни") членската морфема за множина кај именките, придавките, придавските заменки, броевите гласи *те*, а во бугарскиот јазик *тѣ* (коешто К. Миладинов го означува во заграда како [тје]) или *-ти* (поради редукцијата *е* > *и* во неакцентираните слогови во источните бугарски говори).

4. На стр. V од Предговорот К. Миладинов кажува дека при играње оро, посебно во Струга, се пеат најмногу песни. За да покаже дека „еднакви хора се чинат и во восточните стǎрни", т.е. во Бугарија, авто-

[21] Цит. дело, стр. 245.

рот на Предговорот, на стр. VI, ја внесол и информацијата од В. Чолаков за пеењето на оро во Панаѓуриште.

5. Во Предговорот се приведуваат броевите и на ред песни: на стр. VI (бр. 29, 30, 38, 47, 50, 101, 143, 173; тие се од оние „петнаесетина песни слушани од слепци"), на стр. VII (бр. 73, 200, 262) и на стр. VIII (бр. 229, 169, 232, 224). Сите се македонски. Очевидно, редакторот К. Миладинов не сакал (или немал време) за своите тврдења да бара примери во отпосле внесените бугарски песни.

8.

Ретките фусноти кон одделни бугарски песни К. Миладинов ги ставил несомнено во соработка со В. Чолаков. Така, кон песната бр. 58 („Цар И. Шишман", којашто никако не е народна, ами ѝ припаѓа на т. нар. во историјата на бугарската литература „даскалска поезија")[22] редакторот К. Миладинов приведува народно предание од Самоков за последниот бој на бугарскиот цар И. Шишман со Турците, коешто, вели, „извлекохме из пѫтническите записки од г. В. Чолаков".

9.

Ракописот на Зборникот, дефинитивно редактиран и утврден, се слагал и, по коригирањето на извесен број „шпалти", се преломувал. Очевидно е дека е преломен прво Предговорот, којшто со уводните страници, го зафаќа првиот полутабак (с. III—VIII), па потоа и другиот текст од ракописот. Сега пагинацијата пак почнува од 1, а првата и втората страница на секој полутабак се означуваат: првата со арапска бројка, втората со ѕвездичка (во првиот полутабак стр. 1 и 2; во вториот стр. 9 и 10; во третиот полутабак 17 и 18, итн.). Набргу, по преломените 10—15 табаци, К. Миладинов увидел дека книгата ќе го надмине проектираниот обем, и, се разбира, печатарските грошоци ќе бидат поголеми (при утврдена продажна цена на еден примерок од Зборникот). Всушност, книгата немало да биде поголема од утврдениот број на табаци, ако работниците (преломувачите) стриктно се придржувале кон изјавата на К. Миладинов (или на сопственикот на печатницата) дека книгата ќе се печати „u velikoj osmini, u d v a s t u p c a"[23] (подвлекол Т. Д.). Тие, меѓутоа, десетеречките песни, со мали исклучоци (на пр., песните бр. 15 [„Јана и Детелин војвода"] и бр. 53 [„Четири ангели"], ги давале и од естетски причини, на еден столбец, па така наместо на страницата со такви песни да има 80 стиха (реда), на неа има само 40. Така се случило — песните и другите нумерирани текстови (бр. 1—674) да зафатат 32 табаци (или 64 полутабаци) и три (поточно, 2, 4) страници.

Во оваа ситуација Константин Миладинов, секако во согласност со Штросмаеровиот „долгогодишен адвокат" Мирко Хрват, задолжен да се грижи за финансиската страна во врска со издавањето на Збор-

[22] Цит. дело, стр. 227.
[23] В. ја 8. фуснота.

никот[24], решава да „потроши“ колку што може помалку нови табаци. Така, ќе даде налог прозниот текст во Зборникот (обичаите, верувањата, игрите, преданијата, имињата, пословиците[24а] и гатанките) да се слага со поситен шрифт. Преломен, тој текст зафатил 18 страници (од стр. 515 до стр. 532). А тоа значи дека веќе од стр. 529 е почнат (да се „троши“) 34. табак (или 67. полутабак), зафатени се од него четири страници.

Што да се стори со преостанатите 12 страници од 34. табак?

На прво место, морал да влезе, по тогашниот обичај, познат и кај нас уште од времето на Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ, текстот „Imena gg. predplatnikah“, сложен на два столпца и преломен на четири страници (стр. 539—542); потоа, на една страница ќе се дадат поважните „Погрешки“ (стр. 538). И пак остануваат празни пет страници.

Тогаш редакторот Константин Миладинов доаѓа до среќно решение: независно од реченото во Предговорот, ќе внесе во Зборникот, на овие пет слободни страници, барем дел од елиминираниот анексен речник со тоа што ригорозно ќе го скрати бројот на лексичките единици во него: од „около две хилјади“ на четиристотини и педесет. Текстот на SLOVA е сложен и преломен на петте слободни страници, од стр. 533 до стр. 537.

„И во ваков обем — ќе се согласиме со акад. Х. Поленаковиќ, од трудовите на кого овде често се користевме — овој речник останува. . . многу важен споменик којшто си има своја несомнена историско-културна вредност“[25].

*Тодор ДИМИТРОВСКИ*

---

[24] Д-р Харалампие Поленаковиќ, цит. дело, стр. 222.

[24а] Не е исключено Константин Миладинов да вршел скратувања и во прозните текстови. Зашто во сп. „Братски труд“ (Москва 1860) тој има објавено 81 пословица и тоа во бр. /1/, стр. 8, седум нумерирани без потпис, со наслов „Пословици“; потоа во бр. /3/ на две места: на стр. 14 дванаесет ненумерирани без потпис со наслов „Пословици народни“ и едно „баење“; на стр. 35—37 шеесет и две ненумерирани без потпис со наслов „Народны пословицы“ и поднаслов во загради „Отъ Миладиновы-атъ сборникъ“. Од нив, ако се пребројат и сличните но текстуално сепак со некои разлики — не се влезени во Зборникот 53 (од бр. /1/ 2 и од бр. /3/ 53. — За ова в. Александар Спасов, Фолклорни материјали на Миладиновци објавени во „Братски труд“ и „Български книжици“ (Македонски јазик III /1952/, 1—2, стр. 30—35); Тодор Димитровски, Кон прашањето за фолклорните материјали од Миладиновци во сп. „Братски труд“ (Литературен збор XX /1973/, 1, стр. 55—61).

[25] Д-р Харалампие Поленаковиќ, цит. дело, стр. 363.

## ПРЕВОДОТ ВО ПОЧЕТНИОТ РАЗВОЈ НА МАКЕДОНСКАТА ЛИТЕРАТУРНОЈАЗИЧНА ЛЕКСИКА

1. Конституирањето на современиот македонски јазик како литературен, кое се изврши дури во ова наше најново време — со децении или со векови по другите словенски а и ред попознати несловенски современи јазици — поточно дури со ослободувањето на македонскиот народ во нова Југославија, се изврши, освен тоа, на една доста ограничена писменотрадиционална, литературна, и, воопшто, функционална основа. Причините за тоа се општопознати.

Сè што можело да претставува во Македонија дотогаш, почнувајќи од новото време, од времето на т.н. национална преродба на народите од овој балкански простор — или конкретно за македонскиот народ горе-долу од почетокот на 19-тиот век па наваму — јавна и официјална јазична комуникација (во административната, просветната, културната, општествено-политичката, општествено-економската и секоја друга надбитова сфера) се одвивале, главно, на немакедонски јазичен стандард: грчки, турски, бугарски и, најпосле, а посебно меѓу двете светски војни на теренот на денешна СРМ, српски. Тенденциите да се издигне македонскиот збор над своите битови граници, да се пробие како посебен, домашен јазичен стандард во јавните јазичнокомуникациони текови во Македонија, колку и да доаѓаа во определени моменти на овој период до јасно оформен израз, не успеваа сепак да ги минат маргините на тие текови.

Според тоа, сè што требало да се покрива на македонското јазично подрачје со нова лексика во јавната комуникација, надвор од народнотрадиционалните рамки, се покривало, во најголема мера, со лексика, оригинална или позајмена, сè едно, на некој од споменатите немакедонски јазици. Лексички и други елементи од старата словенска и црковно-словенска писмена традиција, од рускиот или од некој јужнословенски литературен јазик наоѓаа можност да се пробиваат во јазикот на културно-просветната и литературната дејност во Македонија, главно во 19-иот век. Така функциите на македонскиот јазик си

2*

останувaа, може да се каже, сè до ослободувањето, и особено по поделбата на Македонија меѓу познатите балкански држави, до неговото конституирање како литературен, во основата функции на разговорен јазик во границите на битовиот и сличен живот на македонскиот народ. Нивното проширување на литературен и секаков друг надбитов план, во условите на неслободен национален и националнојазичен развој, спречувано на севозможни начини, не можеше да постигне општествено позначителен позабележлив замав.

Што претставуваше, на пример, во тој поглед она што се затекна како писмена дејност и основа директно на овој наш терен, од последните дваесетина години на веќе разделена Македонија, при конституирањето на нашиот јазик како литературен а во вид на проширени функции на јазикот? — Некоја битова драма и малку поезија од времето меѓу двете војни, уште нешто слично од времето на Народноослободителната војна, и извесна пожива писмена активност во рамките на народноослободителното движење воопшто, претставена најмногу во партиските и други слични материјали од општествено-политички карактер. Тоа, се разбира, сè уште претставуваше доста ограничен простор за новиот лексички развој на нашиот јазик, за развојот на неговата нова лексика, зашто можеше да ги задоволува своите сè уште скромни лексички и изразни потреби, во голема мера, со она што го даваше народниот јазик и неговиот битов речник. А кога ќе се појавеше потребата да се пробиваат во определени случаи тие граници, тогаш се прибегнуваше обично и најчесто кон помошта на српскохрватската лексика и српскохрватскиот јазичен израз — мислиме пак на овој денешен терен на македонскиот литературен јазик. Сопствениот јазикотворечки дух во тогашните услови немаше земено позначителен замав, зашто и самите мотиви, предизвици, па и јазичната свест и моќ за тоа беа исто така сè уште доста скромни.

2. Големиот предизвик и вистински големите мотивации настапија со слободниот национален и литературнојазичен развој на македонскиот народ, кога тој заживеа и почна да се развива како современо организирано општество: со своја државност и администрација, со свое школство, со свои економски, општествено-политички, културни, стручно-научни и други институции, дејности и потреби. Целиот јавен живот на ова општество се најде пред неопходната потреба да се префрли нагло, веднаш, да се преведе на еден нов, македонски литературнојазичен колосек, на еден македонски литературнојазичен, нормиран израз, кој требаше, застанувајќи редум со другите веќе развиени современи литературни јазци на современи општествени заедници, сопоставувајќи се со нив, да го достига нивното ниво, да се нивелира со нив и во лексички поглед. Се покажа дека една таква нивелација бара од него гигантски и

рапиден чекор напред, просто скок во развојот на новата литертурнојазична лексика.

Преводот беше она поле на кое првенствено и најмногу се почувствува тоа барање и таа потреба; зашто преводот во тој поглед ги испреваруваше секојдневните, актуелни потреби на самиот живот, потребите на секојдневната јазична комуникација — или, поточно, најмногу низ преводот и се изразуваа тие во сите сфери на животот; зашто токму во него се наметнуваше неотстранливо потребата за нивелација со други литературни јазици во разни комуникациски правци, и тоа не нивелација каква и да било, не лексички развој каков и да бил, туку на една нова, нормативна основа како развој на литертурно јазични лексички норми. Во преводот и преку него изникнуваа и се поставуваа, барајќи неодложно решение, најголем број прашања од областа на тие норми; во него и преку него се решаваа тие прашања и се затврдуваа нивните решенија понатаму во целата литературнојазична практика. Во тој почетен период на нашиот слободен општествен развиток, кога и секоја оригинална литература и воопшто писмена дејност беше во својот никулец, најголемиот, огромниот дел од просторот на таа дејност го покриваше преводот, т.е. огромниот дел од културните, стручно-научните, просветните и слични потреби се задоволуваа со преводна литература.

Кога ќе се има сево ова предвид, ќе може да се изгради една општа претстава за тоа каква јазикотворечка улога му се падна на нашиот преведувач првенствено во лексичкиот развој на македонскиот литературен јазик во првите десетина години од неговото конституирање. Тоа прашање кај нас не е уште, може да се каже, ни начнато, или одвај да е начнато со конкретно проучување. Го знаеме засега сигурно само тоа дека творците на еден добар, ако не и најдобар, дел од нашата нова литературнојазична лексика и ликсичка норма ќе ги најдеме меѓу преведувачите и оние што беа на еден или друг начин јазично поврзани со преводната дејност. Тоа беа, по силата на околностите, јазичари и преведувачи, преведувачи и јазичари, какви такви; беа и писатели и преведувачи — преведувачи и и писатели. Ги имаше секакви, се разбира, но главната улога во таа јазикотворечка дејност ја имаа сепак најдобрите меѓу нив.

Почетоците на современиот македонски превод се означени со текстови и дела, првенствено на српскохрватски и руски јазик, оригинални или преведени на некој од овие два јазика. Тоа беа дела, главно, од општествено-политичката, марксистичка и слична, литература и понекое од убавата литература. Оттука произлегува логички дека и тежиштето на лексистичкото творештво во овој почетен период беше насочено кон развојот на лексиката и терминологијата од таа област — општествено-политичка, економска и слична — што не треба да значи дека развојот и на лексиката од другите области на живо-

тот, па и на уметничката, бил занемарен или не толку актуелен, ами само дека бил во извесна мера помалку засилен, помалку неодложен.

Ние знаеме дека во тие први години по ослободувањето македонската оригинална литература беше претставена, главно, со поезија, со стихотворство. Прозата тукушто почна да ги прави своите први чекори, преку помали обиди. Во преводот, затоа, обратно: до поголем израз дојде прозата. Но тој и тука, сепак, не беше толку интензивен, и во годините за кои зборуваме се ограничуваше на дела од поновата руска и на некои од разновременска српскохрватска литература, поврзани со потребите на школската настава.

Првите позначајни преводи од убавата литература беа „Мајка" од Максим Горки, „Како се калеше челикот" од Николај Островски и „Разорана ледина" (првата книга) од Михаил Шолохов. Постепено се завлегуваше во преводот на дела од литературата на други европски народи. Но тоа е и еден посебен дел од развојот на литературнојазичната македонска лексика, со своите специфики и ред оказионални појави.

Меѓутоа, сакаме да истакнеме по овој повод дека сето тоа од овој период, и во едната и во другата област, претставено во преводот е една огромна јазична материја, која од овој лексички аспект го очекува допрва своето научно истражување и проучување; дека студиозното конкретно обработување на таа материја, од нужниот аспект во едната и во другата област сè уште стои пред нас како многу интересна и благородна понатамошна задача.

Ние ќе дадеме во случајов само извесна илустрација за тој творечки процес, за развојот и затврдувањето на новите лексички норми, за карактерот на прашањата што се поставуваа во почетокот на преводната дејност, како и за начинот на нивното поставување и решавање.

3. Да земеме, на пример, еден таков збор што има и терминолошка вредност и широка општа употреба каков што е зборот *општество*, потребата за кој се појави и како потреба на секојдневниот јазик. Но додека во тој јазик, покрај него и повеќе од него се употребуваше и зборот *друштво*, примен од српскохрватскиот јазик, прашањето за него во преводот се постави како прашање на литературнојазичната норма, кое треба да го најде тука своето конечно решение. Требаше да се изврши свесен избор од тој аспект на еден од овие два збора, нови, ненародски, за еден нов, поопшт поим, зборови на еден веќе поразвиен, литературнојазичен израз. А можеше да се најде извесна основа во јазикот и за едниот и за другиот збор. Изборот падна на зборот општество, не без влијание на рускиот јазик, и тоа првенствено преку преводот, а во извесна мера и на бугарскиот, кој беше присутен на овој терен последните години пред ослободувањето, а со кој остваруваа нашите луѓе, особе-

но преведувачите и интелектуалците, некаков контакт и потоа или барем не го испуштаа од предвид при решавањето на одделни вакви прашања. Поистакнатата општост на поимот а оттука исто таквата апстрактност на значењето одеа во прилог на овој избор. Зборот *општество* со такво потесно специфизирано значење — како целокупност, заедница од луѓе во определени конкретно-историски услови — брзо се стабилизира како норма; покрај тоа се задржа и во употребата со значење на потесен круг од луѓе само во извесни случаи, споеви, како што е, на пример, спојот „високо општество" (срхр.: високо друштво). Инаку, се изврши определена распределба на значењето меѓу него и зборот *друштво,* кој исто така си најде место како нов збор во нашиот литературен јазик. За него — за „друштво" — значењето на определена општествена организација (на руски: общество, товарищество, обединение, союз), како, на пример друштво на писателите, друштво на народите, научно друштво и сл. (покрај *здружение* со поспецифично значење): Крсте Мисирков, како што се знае, о зеде народскиот збор *другарство* и за двете овие нови значења, но во денешниот литературен јазик овој збор си остана со своето значење на другарски меѓучовечки однос. Потоа, зборот *друштво* го зеде и значењето на потесен круг, група луѓе во поширока и обична смисла, кои се во моментална, случајна или трајна групираност и врска, значењето на зборот *компанија* во рускиот, односно во бугарскиот, а исто така *друштво* во српскохрватскиот и под негово влијание (на пример: тој има пријатно друштво, тој е во пријатно друштво — и сл.). На местото на рускиот збор *общественост* (истиот е и во бугарскиот јазик); во нашиот јазик дојде зборот *јавност* — оттука и изразот: *јавно мислење* — пак под влијание на срхр. јазик (на руски: общественное мнение). Мисирков со вакво значење го земаше зборот *опшчество (европејцкото опшчество* — денеска европската јавност) и *опшчественост* — оттука и: *опшчествено мнејње:* кај него.

Скоро веднаш со прашањето за *општество* се постави како прашање на литературнојазичната норма, и тоа првенствено во преводот, и зборот соодветен на рускиот *строй* или *устройство* и на српскохрватскиот *поредак* или *уређење;* а во спојот со придавката *општествен:* општествен строј; *општествено устројство или општествено устројство или општествен поредок, општествено уредување.* Во нашиот народен јазик го имавме и го имаме зборот *строј,* но само со значење на *договор за свршувачка* (срхр.: углављивање веридбе). При првите преводи се правеше обид да му се развие значењето на овој збор и во претходниот правец, па многу често ќе го сретнеме низ тие текстови спојот *општествен строј, социјалистички строј* и сл. Исто така се применуваше и зборот *устројство,* под влијание, секако, и во едниот и во другиот случај,

на рускиот јазик. Но наскоро почнаа луѓето да се колебаат, зашто некои преведувачи прибегнаа кон зборовите *поредок* и *уредување,* под влијание на срхр. јазик, а наоѓајќи исто така некаква основа и во нашиот јазик. Тоа колебање сѐ забележува понекогаш и понекаде и денеска, но очигледно надви употребата на последниве два збора — *општествен поредок, општествено уредување* — кои се веќе во голема мера стабилизирани како норма, додека зборовите *строј* и *устројство* сѐ повеќе придобиваат призвук на застареност, нивната позиција е во голема мера расколебана. Потоа дојде *поделбата на општеството на класи.* Не беа мали напорите што ги направивме додека дојдовме до решението за македонскиот спој соодветен на рускиот *господствующий класс,* односно срхр. *владајућа класа* — а имено до: *владејачка класа.* Тоа веќе се постави како граматичко прашање, прашање на нашето зборообразување на придавки соодветни на активните партиципи на презентот во придавска служба, во употреба како посебна група придавки во рускиот јазик, и не само во него. Се бараше соодветната основа во нашиот јазик, се толкуваа некои конкретни случаи во него, и со нашите тогашни научни сознанија, вака или така, на оправдан или неоправдан начин. Но без оглед на тоа се дојде до основано решение, со кое се отвори патот за развојот на цела група нови придавки во македонскиот јазик од типот на онаа во *владејачка класа.* За ова сме пишувале и сме зборувале и другпат.

И воопшто низ развојот на новата лексика доаѓаа до израз и ред прашања од зборообразувањето во македонскиот јазик, при што позасилено се активираа едни или други народнозборообразувачки модели, развивајќи ги, проширувајќи ги и своите значења, а и своите можности. Така се разви и една поголема група глаголски именки од несвршени глаголи со наставката *-ње, -ување* и со апстрактно значење, покрај значењето на процес, таков е случајот со споменатата *уредување* (општествено уредување) наспрема срхр. *уређење,* која дојде покрај *ослободување* а со неа и ред други, како *осветлување стоплување, воспитување* (покрај *воспитание,* која форма сѐ повеќе се одбегнува, итн. *Поредокот* дојде покрај *напредок* (Мисирков употребуваше: напредија), а покрај овие се појавија и *додаток* и *остаток* (зборот *останка* не доби толку замав, неговиот живот некако позагаснува), *заостаток, зачеток, почеток, развиток,* па дури и *завршеток* итн., на основа која денеска не живее во македонскиот јазик, која е застарена.

Зборот *слој* (општествен) се прифати од срхр. јазик, како можен и во нашиот, а зборот *сталеж* просто се позајми, во отсуство на друго можно решение.

Да кажеме — а тоа ќе се види од примерите и понатаму — дека во развојот на ваквата нова лексика во македонскиот

литературен јазик дојде до голем израз влијанието од срхр. јазик, што е, поради ред општествени и лингвистички услови, сосема разбирливо. Општествените се познати, а лингвистичките се состојат во тоа што е развојот на лексиката во македонскиот јазик поставен до максимум на народска основа. Во тие свои развојни линии на нетрадиционалистичка основа, тој оди скоро паралелно со српскохрватскиот јазик. Тоа што ред глаголски именки се задржаа во него во формата со наставката -ние (како: решение, население — Мисирков го употребуваше тука и зборот *жителство* — востание, заседание, предание итн.) се должи на фактот што во македонскиот јазик денеска не е обично образувањето (изведувањето) на именки со наставката од свршеновидни глаголи, а што во дадените случаи тешко може да се примени некој од другите именскообразувачки модели.

Но да се вратиме пак на конкретен материјал. При преводот се појави и прашањето — пак во рамките на веќе разгледуваниот лексички слој — за зборовите соодветни на руските *противречие* и *противположност*, односно срхр. *противречност* и *супротност* (или *противречје, противуречје, противуречност*). Првиот се реши доста брзо во полза на *противречност* (општествени противречности), а вториот се појави и како *противположност* за бргу да му го остави местото на *спротивност* (класна спротивност).

Од *селанец* се изгради придавката *селански* и именката *селанство* а наспрема срхр. *сељачки* и *сељаштво*. Така, Енгелсовиот труд Der deutsche Bauernkrieg, кој на срхр. го имаше насловот „Сељачки рат у Немачкој", се затврди кај нас под насловот „Селанската војна во Германија", јавувајќи се претходно и како „Селската војна во Германија" (како што гласеше и на бугарски јазик). Оттогаш во нашиот литературен јазик за две различни значења се употребуваат двете различни придавски форми: — од *село* (што се однесува на село) и *селански* — од *селанец* (што се однесува на селанец, на селани).

И зборот семејство се затврди прво како норма преку насловот на Енгелсовата книга „Потеклото на семејството, приватната сопственост и државата". Имаше колебање меѓу зборот *фамилија*, застапен во нашиот јазик, и зборот *семејство*, прифатен всушност од бугарскиот јазик, со наоѓање на извесна основа и во нашиот. За *фамилија* остана поширокото значење, а за *семејство* потесното.

Од *фамилија* добивме две придавки со различно значење: фамилијарен (квалификативна) и фамилен (односна — што се однесува на *фамилија;* наспрема *семејство* ја имаме придавката, преземена во готова форма од бугарскиот јазик, *семеен* (а не, да речеме: семејствен).

Кога сме кај овој наслов на Енгелсовата книга, да приведеме некој пример и од општествено-економската област во мал-

ку потесна смисла. Прво, во самиот наслов е содржано и решено прашањето за зборот соодветен на срхр. *својина*, односно *власништво*, односно на рускиот (бугарскиот) *собственность*. Во нашиот јазик имаше извесна основа и за зборот *своина* (врз основа на *свој)*. Тој и наоѓаше место во разни текстови во првите моменти на овој период, а особено се среќаваше во усното стручно и сл. искажување. Но решението падна конечно на *сопственост*, под влијание пак на рускиот, односно на бугарскиот јазик, за што придонесоа и некои други моменти. На пример, именката со која требаше да се означи оној што има *сопственост*, соодветна на срхр. *власник, сопственик*, која беше тешко изводлива врз основа на *своина*. Така, наспрема *сопственост*, сосема добро доаѓаше *сопственик*. Оттука дојдоа придавките *сопственостен, -сна* (сопственосни односи, на пример) и *сопственички* (наспрема: сопственик); на приватна, лична, колективна, заедничка (општа) и др. сопственост, меѓу кои и *земјишна*. Оваа придавка ја немавме во народниот јазик, ниту пак беше толку позната именката земјиште. Таа дојде да се поспецифизира тоа значење на зборот *земја*, кој се употребува уште и со други поконкретни и поопшти значења и од кој беше потешко да се изведе придавката за овој случај. Така дојде и спојот *земјиштен посед (или имот)*. Последниов збор е пак прифатен од срхр. јазик. Тој просто се наметна преку зборот *велепосед*, односно *големопосед* (феудален велепосед, на пример) — се употребуваат и двата збора сè уште. На негова основа дојде и придавката *поседовен (поседовни права, односи* и сл.).

За зборот *производство* придонесе рускиот, односно бугарскиот јазик. Оттука и придавката *производствен: производствени односи, производствени трошоци* (наспрема срхр.: односи, трошкови — производње). Наспрема *„производствените односи*, пак под извесно влијание на рускиот јазик дојде спојот *производни сили* (руски: производительные силы); оттука *„производност“ (на трудот*, на пример). Токму при преведувањето на ваква литература се постави и прашањето: *работа* или *труд*. Па поапстрактното значење и терминолошката употреба остана за зборот *труд*, пак не без влијание на рускиот, односно бугарскиот јазик; па несмасниот израз со несигурна структура: *вишок на трудот* како и *вишок на вредноста* — кој дојде како калка на срхр. *вишак рада* односно *вишак вредности*. Имаше обиди во почетокот да се лансира изразот *прибавна вредност* (според рускиот: прибавочная стоимость), но тоа решение не се прифати. Извесни колебања се јавуваа дури и со зборот *вредност* (на негово место се јавуваше понекаде зборот *стојност)*, но тие брзо престанаа. Наспрема срхр. збор *потрошња*, тогаш го изградивме зборот *потрошувачка*, при што беше прифатен и глаголот *троши (потроши)* од срхр. јазик (кај нас се употребуваше во народниот јазик турцизмот *арчи)*.

На таа основа дојде и зборот *трошок*, па и *потрошок* (срхр.: утрошак). Наспрема срхр. *потрошња* го направивме зборот *побарувачка;* зборот *понуда* го зедовме во срхр. фонолошки лик. Во нашиот литературен јазик тој би бил *понада.* Но во народниот овој збор има веќе специфизирано значење, па изгледаше како подобро да се земе претходниот лик за ова ново значење, отколку да му се развива значењето во овој правец на дадениот лик.

Па дојде зборот *стока* наспрема срхр. *роба*; на спојот *врвеж на стоката* — наспрема срхр. *проѓа робе*, на придавката *стоковен (стоковни и парични односи)* итн., итн. Бројот на оваа нова лексика, која мораше да се развива рапидно, со преводот веднаш, е многу голем.

Времето не дозволува во овој случај да коментираме понатаму уште ред вакви зборови и зборовни форми, како што се, на пример:

*кмет* или *крепосник*, или *крепостен селанец, кметство — крепосништво, благородник (благородништво)* — наспрема срхр. племић (племство), *спахија* и сл.; потоа *земјоделие — земјоделство, полјоделие, поледелие* — полјоделство, поледелство, селско стопанство, односно земјоделство; владавина — господство — владеење; наемнина, наемен труд, дневница, надница; па некои глаголи и именки од нив, како: преобрази — преобразба (преобразба на општеството), *опстане — опстанок, настане — настанок, настанување*, укине — укинување (укинување на приватната сопственост), угнетува, потиска (потиснува) — угнетување, потискање (потиснување), угнетен — потиснат, угнетувач — потисник, и така натаму, и така натаму.

Да кажеме дека зборот *премин* е новоизграден збор во нашиот јазик (врз основа на глаголот: премине — преминува), а за првпат се појави некаде во 1946 или 1947 година во насловот и во текстот на една книшка од советски автор преведена на македонски како: „За постепениот премин од социјализам кон комунизам". Кому тогаш во животот би му потребало да го решава прашањето за македонскиот збор соодветен на срхр. *скоројевић.* Ќе се послужи просто со овој збор, ако баш и му потреба во ваква или таква комуникација, и работата е свршена. Преведувачот на „Манифестот на Комунистичката партија" (или: Комунистичкиот манифест — се употребуваше и оваа изразна форма) од Карл Маркс и Фридрих Енгелс (а тоа е еден од првите преводи кај нас во овој наш литературнојазичен период), меѓутоа, ова прашање мораше некако да го реши кога му се појави во текстот: *скоројевић* — на српскохрватски, выскочка — на руски, парвеню — на бугарски (позајмен од францускиот јазик), Emporkömmling — во германскиот текст. Решението се бараше во разни правци, за да падне, конечно, пак со помошта на српскохерватското решение, на: *скороевец.* И оттогаш наваму подобро решение не се најде, т.е. ова испад-

на како да е најдоброто што би можело да се најде. Зборот нема некоја почеста употреба, но тој сепак си го заседе своето место во јазикот и брзо се здоби со широко познанство во нашите културни средини и се затврди како единствена норма во нашиот литературнојазичен израз и текст.

Го приведовме во случајов како многу добра илустрација за улогата на преводот и на преведувачот во почетниот и многу брз развој на македонската литературнојазична лексика, за тоа како потребите на тој развој, од аспектот на литературнојазичната норма, се поставуваа во најголема ширина првенствено во преводот и пред преведувачот. Како што наспоменавме, тоа најдобро ќе го покаже едно постудиозно кнкретно проучување на сета таа материја, кое засега, меѓутоа, сè уште стои пред нас како интересна понатамошна задача.

*Благоја КОРУБИН*

## ОЈКОНИМИСКИ ВАРИЈАЦИИ ВО ОХРИДСКО-ПРЕСПАНСКИОТ БАЗЕН*

Во топонимијата на Охридско-преспанскиот базен присуството на придавскиот зборообразувачки морфем -јь со неговата посесивна функција е забележено уште во средновековниот историски развоен период. Имено, со овој деривациски формант се образувани ојконимите Морозвижда, Радобоужда забележени во словенските писмени споменици од 14 век, од подоцнежниот период, односно од 15 се позрати ојконимите *Годивје*, *Прељубје*, а од 16 *Бохуна*, *Велӣошӣи*. Во оваа набота ќе се задржиме на неколку ојконими од охридско-преспанското јазично подрачје кои досега во литературата биле или нејасни или поинаку толкувани, а коишто според нас во семантичко-структурен поглед можат да се определат во овој топонимиски деривациски модел.

Во словенските писмени споменици името на селото *Изгеӣлавје* се среќава за прв пат во 16 век и тоа со формата издеглавье, а потоа како Виздеглави е забележено во 17 век.[1] Во поновата научна литература и во географските карти ојконимот е одбележен со повеќе форми: *Изге Глава*, *Jsdeglawa*, *Изгеӣлава*, *Изгеӣлавје*, *Изгеӣлави*, *Изгеӣлаве*.[2] Во денешниот изговор на месното население селото се именува со *Изгеӣлавје*.

Поаѓајќи од неговата најстара регистрирана форма, ојконимот *Изгеӣлавје* можеме да го подредиме во топонимиските посесивни образувања. Имено, името на селото е добиено од постарата атрибутска синтагма **Згеӣлавје* (*село*) образувано од старото лично име **Згеӣлав* со посесивниот суфикс -је. Антропонимот **Згеӣлав* претставува сложено лично име образувано од компонентата съдѣ-/здѣ-, која е составена од предлогот съ/з и коренот дѣ- од стсл. дѣлати, и од компонентата *-ӣлав*(*а*). Антропонимите од овој модел се познати на антропонимиските системи на словенските јазици, сп. чеш. *Sdemil*, *Sdebor*, *Sdebud*, *Sdeslav*, пол. *Zdziebud* и слично.[3] Лични имиња образувани со предлогот *с* / *з*

---

* Реферат прочитан на X југословенски славистички конгрес што се одржа во Струга од 6—10 октомври 1982 година.

[1] А. М. Селищев, Македонские кодики XV-XVIII веков, София, № 1933, с. 68.

[2] Влоѓимјеж Пјанка, Топономастиката на Охридско-преспанскиот базен, Скопје 1970, стр. 90.

[3] Jan Svoboda, Staročeská osobní jména a naše příjmení, Praha 1964, c. 84

се застапени и во нашата антропонимија како, на пример, личното име *Смил* и во нашата топонимија како антропонимите Ѕъбждъ, *Зīост*, *Здун* што се наоѓаат во основите на ојконимите *Збажди* 'село во Охридско',[4] *Зīошта* 'исчезнато село во Дебарско', *Здуње* 'села во Бродско и Гостиварско'.

Во словенскиот антропонимиски систем компонентата *-īлав* од антропонимот **Здеīлав* претставува составен дел на стари сложени лични имиња како што се антропонимите *Чрноīлав*,[5] *Живоīлав*,[6] и во топонимијата како словен. *Lipoglav*, *Trupoglav*, срхр. *Lepoglava*, чеш. *Lupoglaa*, *Glupoglawi*.[7] Во македонскиот онимиски систем исто така се среќаваат антропоними коишто во себе ја содржат компонентата *-īлав*. Така личното име *Обезоīлав* се чува во фамилното име Ѡбезоглав'чеви, личното име *Луūоīлав* во оронимот Лоупоглава, 'планина во Скопско' — документирани во 13 век, а личното име *Злоīлав* во ојконимот *Злоīлав* 'село во нахијата Мокра' — регистрирано во 16 век.[8]

Вокалот *и* во почетокот на името е резултат на турското влијание. Имено, фонемата *и* претставува карактеристичен протетичен глас во турскиот јазик којшто се додава на зборови што започнуваат со консонантите *з*, *с*, *ш*. Така, на пример, ојконимите *Здуње*, *Злокуќани*, *Слаūина*, *Шūенче* 'села во Тетовско' во турските пописни дефтери од 15 век се забележени со формите *Издуње*, *Излокуќени*, *Ислаūина*, *Ишūенче*.[9]

*Морозвижда* е исчезнато село во Охридско чиешто име е документирано во 14 век. Во Душановата грамота од 1342—1345 година со која го подарува имотот на манастирот Св. Богородица Перивлепта во Охрид е забележено: Мом'лишта село и селиште Морозвижда.[10] Името на селото *Морозвижда* е добиено од постара придавска форма **Морозвижда* (*вьсь*, *нива*) во чијашто основа се наоѓа личното име **Морозвизд* образувано со посесивниот придавски суфикс *-ја*. Антропонимот **Морозвизд* претставува сложено лично име веројатно составено од компонентата *мор-* од глаголот стсл. морити, сп. во стсл. оу-

---

[4] Блаже Конески, *Побжжда* — Побоужда, Македонски јазик, год. II бр. 9—10, Скопје 1951, стр. 218.

[5] М. Морошкинъ, Славянский именословъ или собранiе славянскихъ личныхъ именъ, Санктпетербургъ 1867, с. 207.

[6] Милица Грковић, Речник личних имена код Срба, Београд 1977, стр. 93

[7] France Bezlaj, Onomastika in leksikologija, Onomastica jugoslavica, 1, Ljubljana 1969, str. 12—13.

[8] Владимир Мошин, Споменици за средновековната и поновата историја на Македонија, т. I, Скопје 1975, стр. 217; Методија Соколоски, Нахијата Мокра во XVI век, Прилози на МАНУ, VIII, 2, Скопје 1977, стр. 101.

[9] Методија Соколоски, Александар Стојановски, Турски документи за историјата на македонскиот народ, опширен пописен дефтер No 4 (1467—1468 година), Скопје 1971, стр. 311, 343; Hazim Šabanović, Krajište Isa-bega Ishakovića, zbirni katastarski popis iz 1455. godine, Sarajevo 1964, str. 93, 96.

[10] Стојан Новаковић, Законски сиоменици српских држава средњега века, Београд 1912, стр. 673.

морити срхр. морити, како во македонскиот одмор, умор, и од компонентата -звизд од глаголот во стцсл. звиздати 'свири'.[11]

Личното име *Морозвизд на македонскиот јазичен терен се среќава и во основата на ојконимот Морозвизд 'село во Кочанско' регистрирано во грчките пишани извори од 11 век со формата Μορβίσδου[12] и во словенските писмени споменици од 13: подь Мороїзвиздомь[13] и од 14 век: и по Морозвиздоу, сь селомь тѣмь Морозвиздомь, Село Морозвиздь.[14] Денес селото се именува со формата Мородвис документирана уште во лесновскиот поменик од 16 век: Мородвись.[15] Инаку, ојконимот Морозвизд претставува исто така посесивна топонимиска формација образувана од антропонимот *Морозвизд со посесивниот придавски суфикс -ъ< *-os,[16] т.е. со тврдата варијанта на мекото -јь.

Лични имиња образувани со компонентите мор- и -звизд, иако поретко, сепак се присутни во антропонимискиот фонд на другите словенски јазици. Така со компонентата мор- е забележено личното име во полската антропонимија Morzysław[17], а компонентата -звизд е составен дел на личното име Позвизд зачувано во основата на ојконимот Позвижда 'исчезнато село во СР Србија'.

Топоними во чијашто основа се наоѓаат хипокористични образувања што ја содржат компонентата мор- се застапени и во македонската топонимија како, на пример, Моровишта 'село во Охридско' образувано од личното име Мор(о) со суфиксот -овишта, Морихово 'област и село' образувано од личното име Морих со суфиксот -ово, Морунец 'град' образувано од личното име Мирун со суфиксот -ец.

Името на селото Опаја е забележено во 17 век во слепченскиот кодик со обликот Ѡпаіа́.[18] Подоцна во литературата се јавува како Опаја и Опаа како што го именува и месното население. На грчки името на селото е Οπάια.

Во својата работа за топонимијата на Охридско-преспанскиот базен В. Пјанка вели дека името на селото Опаја е рамно на исчезнатиот апелатив опаха 'вид трева', сп. во срхр. opaha 'вид жито'.[19] Меѓутоа, присуството на ј во Опаја во периодот кога за прв пат е забележено името на селото тешко може да се објасни со тенденцијата на консонантот х да се заменуа со ј, бидејќи неговито заменување со некој друг консонант, на пример, со в, ј, к е појава којашто секако не оди пред

[11] Макс Фасмер, Этимологический словарь русского языка, т. II, Москва 1964, с. 655, 87.

[12] Й. Иванов, Български старини из Македония, София 1970, стр. 552.

[13] Владимир Мошин, Споменици... 228.

[14] Стојан Новаковић, Законски споменици ... стр. 635, 677, 454.

[15] Стојан Новаковић, Српски поменици XV—XVIII века, Гласник српског ученог друштва, књ. XII, Београд 1875, стр. 139.

[16] Радосав Бошковић, Поводом неких топонима, Прилози за књижевност, језик, историју и фолклор, књ. 40, св. 1—2, Београд 1974, стр. 22.

[17] Jan Svoboda, op. cit., стр. 95.

[18] А. М. Селищев, op. cit., стр. 65.

[19] Влоѓимјеж Пјанка, op. cit., стр. 136.

појавата на губењето на *х* во нашиот јазик.[20] И покрај тоа што губењето на консонантот *х* во топонимијата се јавува во 16 век, сп. **Тетово** од постарото **Хтѣтово**, сепак во тој период, па и подоцна во 17 и во 18 век, се среќаваат, дури редовно, топоними во кои се бележи *х* не само во средината туку и во почетокот на зборот, сп. **Бохүна, Глюхово, Рахотинци, Сүхо Грло, Хлерин, Хомежи, Хоморани, Храштак, Храштани.**

При објаснувањето на хидронимот *Опајска Река* 'притока на Кумановска Река', чиешто име претставува всушност секундарно образување од ојконимот *Опае* 'село во Кумановско' со суфиксот *-ска* и апелативот *река*, Иван Дуриданов го засегнува и потеклото на името на преспанското село *Опаја*. Според него, ојконимите *Опаја* и *Опае* се преименувани од постари недокументирани имиња на реки чијашто форма ја реконструира со тракиското **Apdja*, односно **Apaia*, кое понатаму го изведува од и.е. корен **ăp-* 'вода, река' образувано со суфиксот *-aia*.[21] За името на селото *Опила* 'Кривопаланечко' Дуриданов исто така смета дека е добиено од тракиското **Apila* образувано од и. е. корен **ăp-* 'вода, река' со суфиксот *-ila*.[22]

Разгледувајќи ги претсловенските топоними во Охридско, П. Илиевски, меѓу другото, се задржува и на ојконимите *Опаја, Опае* и *Опила* и во поглед на нивната етимологија тој главно го прифаќа предложеното толкување од Дуриданов дека во нивната основа се наоѓа и.е. корен **ăp-* 'вода, река'.[23] Притоа тој посебно се осврнува на името на селото *Опеница* 'Охридско' и смета дека и во неговата основа се наоѓа и-е. корен *-ăp-* 'вода, река', со типичен словенски премин на *ă* во *ŏ* образувано со словенскиот деминутивен суфикс -ьница.[24]

Со досегашните искажани мислења сметаме дека не е исклучена можноста да предложиме и друго мислење за објаснувањето на ојконимот *Опаја*, а во тој контекст и за ојконимите *Опае* и *Опеница*.

Според нас, ојконимот *Опаја* во структурно-семантички поглед може да претставува посесивно топонимиско образување добиено од постара придавска синтагма **Опаја* (*вьсь, река*) во чијашто основа се крие личното име **Опај* образувано со посесивниот придавски суфикс *-ја*. Личното име **Опај* е составено од префиксот *о-* и коренот *-пај* од глаголот *пајати*, варијанта на глаголот *пахати*,[25] и во тој случај би му припаѓал на антропонимискиот зборообразувачки модел од типот на

---

[20] Блаже Конески, Историја на македонскиот јазик, Скопје 1965, стр. 77—79.

[21] Ivan Duridanov, Die Hydronymie des vardarsystems als geschichtsquelle. Köln 1975, стр. 136, 289, 294.

[22] Ivan Duridanov op. cit., стр. 148—149, 294.

[23] П. Хр. Илиевски, Интерпретација на неколку претсловенски топоними од Охридско, Втора југословенска ономастичка конференција, Скопје 1980, стр. 110—111.

[24] П. Хр. Илиевски, Антички елементи во современата охридска топонимија, Жива Антика, год. XXVIII, 1—2, Скопје 1978, стр. 89.

[25] Petar Skok, Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika, knj. II, Zagreb 1972, str. 585.

личните имиња *Odol*, *Omisl*, *Opole*, **Oslav*, *Osluch*.[26] Од друга страна, личното име **Опај* може да биде хипокористично име деривувано со суфиксот *-ај*, како личните имиња *Дражај*, *Ратај*, *Тихај*, *Чернај*, од антропонимиската основа **opah-* добиена од **pah-*. Антропонимиската основа **pah-*/ **puh-*, на пример, се среќава во антропонимите *Запаха*, *Пахо*, *Пух*, чеш. *Puchoteř*,[27] а во македонската топонимија се наоѓа во основата на ојконимот *Пухче* 'село во Штипско'.

При образувањето на ојконимот *Опаја* секако дека можел да земе учество придавскиот суфикс -ъ / *-а* / *-о* место *-јь* / *-а* / *-е*, особено ако се има предвид мислењето на Р. Бошковиќ дека со суфиксот *-јь* не можат да се образуваат придавки од именски и лични имиња што завршуваат на *-јь*.[28] Меѓутоа, во нашиот топонимиски материјал се среќаваат ојконими, како на пример *Влае*, *Опае*, *Ратае*, чијашто деривација дозволува да се допушти и можноста за образување придавки од лични имиња на *ј* со придавскиот суфикс *-јь* / *-а* / *-е*. Инаку, кај овие ојконими, кога би биле образувани со придавскиот суфикс -ъ/ *-а* / *-о*, би требало да очекуваме завршок на *-о*. Придавскиот суфикс -ъ / *-а* / *-о*, чијашто фреквенција е прилично забележителна во топонимијата на нашиот јазичен терен, е присутен и во топонимијата на Охридско-преспанскиот базен како, на пример, во ојконимот Ѹборо 'исчезнато село во Охридско' којшто е образуван од личното име *Убор* со посесивниот суфикс -ъ / *-о*.

Од ист структурно-семантички тип е и ојконимот *Опе* 'село во Кумановско' коешто е добиено од постара придавска форма **Опаје* (*село*) образувано од личното име **Опај* со посесивниот суфикс *-је*, сп. *Вле* 'село во Скопско' образувано од личното име *Влај* (: Влах, Влаислав, Владимир), *Рате* 'село во Тетовско' од личното име *Ратај* (: Ратимир, Ратислав).

Ојконимот *Опеница*, според нашето мислење, не може да се третира како деминутивно образување, бидејќи суфиксот -ьница не е деминутивен суфикс ни во апелативниот ни во топонимискиот систем, а во топонимијата по правило има структурно-топонимиска функција. Ние сметаме дека името *Опеница* е добиено од постара придавска синтагма **Опена* (*река, вьсь*) образувано од хипокористичното име **Опен* со придавскиот суфикс *-јь* / *-а* или со -ъ / *-а*, а потоа придавката е супстантивизирана со суфиксот *-ица*.

* * *

Во топонимијата на Охридско-преспанскиот базен со структурно-топонимиска функција е застапен суфиксот *-ен* / *-на* / *-но*, добиен од

---

[25] Jan Svoboda, op. cit., стр. 102.

[27] М. Морошкинъ, op. cit., стр. 166; Jan Svoboda, op. cit., стр. 167.

[28] Радосав Бошковић, op. cit., стр. 26.

ьнъ / -ьна / -ьно, кој најчесто образува топоними од именски основи: *Медно*, *Осоен*, *Плочна*, *Сливен*, *Черешно*.[29]

На топонимиските системи на словенските јазици, покрај оваа деривациска структура, им е познат и топонимискиот зборообразувачки модел како полското *Slawno*, српскохрватското *Klimno*, *Ljudevitno*, словенечкото *Domajna* образувани од антропонимиски основи со помошта на придавскиот суфикс *-ен* / *-на* / *-но* којшто развил извесна семантичка нијанса на „општа припадност" и се здобил со посесивна функција.[30]

Во македонскиот топонимиски систем исто така се присутни топонимиските структури од овој деривациски модел забележени уште во старите словенски споменици. Така во 13 век е регистрирано името Повилен 'Кичевско', а во 14 ојконимот Повилно 'село во Скопско'[31] во чијашто основа се крие личното име *Повил* и ојконимот Влковно 'село во Тетовско'[32] образувано од личното име *Влков*, а во 15 век се споменува Черушно 'село во Скопско'[33] образувано од личното име *Черуш*. Натаму, денешните ојконими *Живојно* и *Мојно* 'села во Битолско' во чиишто основи се наоѓаат личните имиња *Живој* и *Мој* и други. Кон овој вид топонимиска деривација од Охридско-преспанскиот базен се однесуваат и следните ојконими.

Во Душановата грамота од 1337 година со која ја подарува црквата Св. Никола на ман. Трескавец кај Прилеп за прв пат се споменува ојконимот *Љубојно*: Метохь оу Прѣспѣ оу Любоинѣ Свєты Никола.[34]. Потоа името е забележено во слепченскиот кодик во 16 век со формите лѹбовино, люБоино, любо́ино и во 17 како любойно.[35] Денес името на селото е *Љубојно*.

Ојконимот *Љубојно* Пјанка го дефинира како посесивно име изведено со помошта на суфиксот *-ино* од личното име *Љубота* или од женското лично име **Љубовь*, за што би сведочел записот од 16 век.[36] Ако допуштиме ојконимот да е образуван со суфиксот *-ино*, тогаш во неговата основа може да се наоѓа само личното име *Љубоја*, а притоа да имаме појава на губење на консонантот *ј* во интервокална позиција и создавање услов за образување на дифтонгот *-ој-*: *Љубоино* > *Љубојно* — фонетска појава којашто не се врзува со 16 век.[37]

Меѓутоа, во најстариот запис на името *Любоино* консонантот графиски е предаден со *и* како што е и во други случаи од тој период

---

[30] Vladislav Lubas, Geografski nazivi tipa Brat(a)n, Blažna, Klimno u južnoslovenskim jezicima, Зборник за филологију и лингвистику, књ. XII, Нови Сад 1969, стр. 94, 97.
[39] Влоѓимјеж Пјанка, op. cit., стр. 273.
[31] Владимир Мошин, Споменици ... стр. 220, 392.
[32] Стојан Новаковић, Законски споменици ... стр. 422.
[33] Й. Иванов, Български старини из Македония, София 1970, стр. 131.
[34] Стојан Новаковић, Законски споменици ... стр. 670.
[35] А. М. Селищев, op. cit., стр. 65.
[36] Влоѓимјеж Пјанка, op. cit., стр. 133.
[37] Блаже Конески, Историја ... стр. 46.

на пример: доль ѥврѣискъı,[38] па затоа сметаме дека Владислав Лубаш е во право кога вели дека ојконимот *Љубојно* е образуван со придавскиот суфикс -ьно од личното име *Љубоја*,[39] односно според нас од хипокористичното име *Љубој* деривувано со формантот *-ј-* од антропонимите *Љубодраг*, *Љубомир*, *Љубослав*.

Ојконимот *Скребатно* е забележен во турскиот пописен дефтер № 25 од 1582 година со формата *Скребатно*, а во слепченскиот кодик од 16 век како скрьбатно.[40] Во запис од 1637 година во слепченскиот манастир е забележено: оть село Скребатно[41]. Подоцна во литературата името е бележено со формите *Скребатно* и *Скребатино*, а денес селото се именува како *Скребатно*.

Името на селото *Скребатно*, според Пјанка, претставува топографско име изведено со суфиксот -ьно од името на растението *скребат* 'повит'[42]. Од структурна гледна точка и овој ојконим можеме да го подредиме во посесивните топонимиски образувања. Имено, во неговата основа може да се крие личното име *Скрбат*, *Скребат* коешто претставува хипокористична форма од антропонимите *Скрбимир*, *Скребимир*. Компонентата *скрб-* во сложените антропоними *Скрбимир*, *Скребимир* произлегува од стсл. скръбѣти. Во онимијата на другите словенски јазици се среќаваат лични имиња образувани со овој морфем, на пример, стчеш. *Skrbimir*, пол. *Skarbimir*, топонимот во полскиот *Skarbisławice*.[43] Личното име *Скрбат*, *Скребат* е образувано со суфиксот *-ат* како што се образувани и хипокористичните имиња од типот на чешкото *Borat*, *Slavat*, руското *Чернат*, срхр. *Milat*, *Radat*, *Vukat* и други.[44]

Оттука произлегува дека името на селото е добиено од постарата придавска форма **Скрьбатно* (*село*) или **Скребатно* (*село*) образувано од личното име *Скрьбат* / *Скребат* со придавскиот суфикс -ьно. На македонскиот јазичен терен се познати и ојконимите *Скребатно* 'село во Неврокопско' и *Скрибут* 'исчезнато село во Скопско'.

*Љубица СТАНКОВСКА*

---

[38] Стојан Новаковић, Законски споменици . . . стр. 668.
[39] Vladislav Lubas, op. cit., стр. 95.
[40] А. М. Селищев, op. cit., стр. 68.
[41] Љуб. Стојановић, Стари српски записи и натписи, књ. I, Београд 1902, стр. 334.
[42] Влоѓимјеж Пјанка, op. cit., стр. 98.
[43] Jan Svoboda, op. cit., стр. 97.
[44] Jan Svoboda, op. cit., стр. 164.

3*

# ЈАЗИЧНАТА АЛИЕНАЦИЈА

## I

Јазикот* како најопфатено средство на меѓучовечката комуникација, сфатен во своите две основни сфери: сферата на народниот и сферата на писмениот (литературниот, стандардниот) јазик, во рамките на целокупноста на функциите што тој ги врши, подложен е на разни манифестации што претставуваат израз (и одраз) на алиенацијата на човековата јазична дејност.

## II

Што е тоа *јазична алиенација?* Ако тргнеме од најопштата дефиниција на овој социолошко (односно филозофски) поим, тогаш *алиенацијата* (отуѓувањето) во сферата на комуникациската практика (или посебно — во сферата на јазичната дејност) ја разбираме како непозитивна автономност (независност) на јазичниот систем на знаци во однос на произведувачот и примачот на јазикот (како основен фактор во остварувањето на комуникацискиот акт).

Во зависност од тоа дали појавата ја разгледуваме од пунктот на праќачот или примачот на пораката, разликуваме два општи видови на јазичната алиенација: од пунктот на праќачот на пораката таа може да биде *намерна* (или сакана), а од пунктот на примачот таа е *ненамерна* (или несакана). Понатаму, во текот на конкретната употреба на јазикот (во текот на комуникацијата) праќачот на пораката може да се јави како пренесувач на ненамерниот вид, а, пак, примачот на намерниот вид на јазичката алиенација.

## III

Намерната (или саканата) јазична алиенација во стварноста се покажува како злоупотреба, манипулација со јазикот, по-

* Излагање на советувањето по социолингвистика „Јазичните контакти во југословенските заедници“, одржано во Охрид од 21 до 23 мај 1982 г.

јава што Д. Шкилјан[1] ја именува *мистификација на јазикот*. Во таа смисла тој истакнува:

„До манифестација доаѓа тогаш кога група на неизменични говорители и слушатели намерно одбира некои семантички поместувања, значи промени на планот на содржината, и така ги исклучува од кругот на комуникацијата сите оние кои не учествувале во нивниот избор.“[2]

Горната определба му овозможува на Шкилјан да ја критикува јазичната манипулација во определени општествено-политички системи, но и да се заложи за *самоуправната комуникација* во нашата комуникациска практика, бидејќи самоуправното социјалистичко општество, во рамките на изградбата на вистинските хумани односи, тоа го овозможува.[3]

Новата, постструктуралистичка лингвистика, која сè уште се наоѓа во фаза на заокружување, како и социолингвистиката произлезена од неа, треба да создадат предуслови за јазичната дезалиенација во практиката.[4]

## IV

Вториот вид на јазичната алиенација го нарековме ненамерна (или несакана) и го гледаме од пунктот на примачот на пораката, бидејќи говорителот на еден јазик не е манипулиран од страна на друг говорител на лингвистички план, туку, напротив, јазикот се осамостојува од својот говорител, станува сам за себе цел и, во крајна линија, „манипулира“ со него.

Следејќи една своја внатрешнолингвистичка логика ваквиот алиениран јазик, почнува сам себеси да се негира — до крајна можна мера се симплифицира, па така почнува да се деструктуира.

Да се запреме најнапред на првиот пример, наведен од И. Клајн во статијата „Значењето е релативно“,[5] што покажува како значењето на зборовите се отуѓува од својот контекст. Известување што се наоѓало на вратата на едно самопослужување во Земун:

*РАБОТНО ВРЕМЕ ЗА 1 МАЈ 1982 ГОДИНА*

ДЕН 1 МАЈ — ЗАТВОРЕНО
ДЕН 2 МАЈ — ЗАТВОРЕНО
ДЕН 3 МАЈ — ЗАТВОРЕНО

---

[1] Dubravko Škiljan, Govor realnosti i realnost jezika, Zagreb 1978. g.
[2] D. Škiljan, Govor..., str. 139.
[3] D. Škiljan, Pregled..., str. 222.
[4] D. Škiljan, Pogled..., str. 224.
[5] НИН, 16 мај 1982, бр. 1637, стр. 36.

Синтагмата *работно време* е целосно недирана од контекстот, што, всушност, укажува на *времето кога не се работи.*

V

Вториот пример го покажува споменатиот погоре стремеж кон симплифицирање: терминот во лингвистичката наука *окружение* (setting), применет во еден научен текст, беше негативно оценет од страна на соодветниот лектор, со образложение дека „звучи архаично". Точно е дека во современиот македонски јазичен систем се образуваат глаголски именки пред сè од несвршени глаголи со наставката *-ње,* но исто така не треба да се заборави рамништто на културната јазична комуникација и, во таа смисла, постоењето во нашиот стандарден јазик на повеќе глаголски именки на *-ние* од свршени глаголи, кон кои припаѓа и нашиот збор, што означуваат апстрактни поими: решение, образование, издание итн.

VI

Третиот пример ја истакнува јазичната алиенација што се јавува при контакт на два системи на рамништето на стандардните јазици. Примајќи ја рекламната порака: (...) Нестле, млечно чоколадо со бадеми, лешници, павлака/Нестле млечно чоколадо/ *едно подобро од другите,* говорителот на македонскиот јазик се замислува за оваа ненамерна актуализација на текстот, барајќи го неговото значење. Се работи, како што со право забележува Сн. Велковска[6], за буквален превод на срхр. фразеолошки израз *једна боља од друге,* без да се има предвид адекватниот македонски фразеологизам *кое од кое подобро.*

VII

Се поставува прашањето за начините да се надмине јазичната алиенација и, мошне често, на разни страни, се истакнува дека стандардниот јазик со самиот акт на нормирање се отуѓува од живата јазична материја, со самото тоа и од своите говорители. И, ако *креативноста* во јазикот ѝ ја спротивставиме на *алиенацијата* во јазикот, се размислува во тој правец, тогаш таа како *динамичка* е неспоива со *стандардизацијата* во јазикот, бидејќи таа е *статичка.*

Напротив, кон јазичната норма треба да се приоѓа со големо внимание и, за да се добие позитивен ефект во педагошката работа, во работата на лекторите (особено на тие во средствата за јавна комуникација), треба да се негува сознанието

---

[6] Снежана Велковска. За еден фразеологизам во нашиот јазик, Литературен збор, кн. 2, 1982, стр. 110—112.

дека јазичната норма е систем што се наоѓа во *динамичка рамнотежа* отворен кон позитивната јазична креативност.[7]

## VIII

Дозволете во заклучок да ја цитираме И. Секулиќ[8], истакнувајќи го нејзиниот креативен однос кон јазикот, со забелешка дека зборовите што следат се, на некој начин, мото на нашата тема:

„И сосема едноставна граматичка и синтаксичка анализа го електризира човека како спор со живо суштество. Понекогаш се фаќаме во костец со текстот долги часови. Јазикот, тоа е животна драма; сиот е составен од симболи, показатели на внатрешниот живот на луѓето; а јазичните факти, јазичните случаи, пред сè се ситуации, а потоа форми. Не се падежите наставки, туку се ситуации. Не се глаголските времиња форми, туку се ситуации. А глаголските начини, кај јазиците каде што тие играат важни и фини улоги, тоа се вистински драмски режии".

*Људмил СПАСОВ*

---

[7] Alojz Jedlička, Problematika ispitivanja savremenog jezika i jezička kultura, ANUBiH, Radovi, knj. XVI (14), 1971, str. 137, 149.

[8] Исидора Секулић, Сабрана дела, књ. 10, Говор и језик/Мир и немир, Београд, 1977, стр. 231.

# ЗА НЕКОИ СЛУЧАИ НА УПОТРЕБАТА НА ОПШТИОТ ЗАЧУВАН ПАДЕЖ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК ПРИ ПРЕВЕДУВАЊЕТО ОД РУСКИ

„Преведувачот треба наполно да го осети и да го впие во себе духот на еден странски јазик и потоа да го изрази во најадекватните нијанси на својот јазик..."

*Иво АНДРИЌ*

Зборовите од мотото, што ги искажал Иво Андриќ, секако го побудуваат секој преведувач кон сè поголемо вдлабочување кога ја врши својата преведувачка дејност, кон сè поголем позитивен занес, за да му претстави на читателот што поголем процент од сето она најубаво што го изразил писателот на својот јазик, го стимулираат да ги вложи сите сили во таа своја во најголема мера творечка уметничка работа.

Но понекогаш и кај најдобриот преведувач се појавуваат извесни дилеми, сврзани, на пример, со тоа дали во извесни случаи да се оди по традицијата или да се надмине таа. Во таа смисла сакам да го засегнам прашањето за употребата или избегнувањето на општиот зачуван падеж во македонскиот јазик при преведувањето од руски.

Познато е дека македонскиот јазик спаѓа во онаа група словенски јазици чиј падежен именски систем уште од пред повеќе од осум векови почнал да се опфаќа од синкретизмот, т.е. слевањето, намалувањето на бројот на падежни форми што служеле за изразување на различни падежни односи. Старите синтетички форми постепено биле заменувани со аналитички конструкции, што ја поврзувале општата именска форма (casus generalis), која обично се изведувала од првобитниот акузатив, со соодветни предлози. Кај некои други словенски јазици исто така делумно се појавувал синкретизмот, особено кај одделни видови именки (на пр. *пеħ* во српскохрватскиот јазик). Овој процес во македонскиот јазик се развивал толку, што поранешниот падежен именски систем наследен од старословенскиот и прасловенскиот, кој се состоел од по седум падежи во едни-

на, множина и двоина, се свел на остатоци од три падежа, или дури една единствена форма кај именките.

Во својата статија „Изместувањето на синтетичката деклинација“,[1] Блаже Конески во врска со овој проблем истакнува дека овој процес во македонскиот јазик отишол понатаму отколку кај другите балкански (несловенски) јазици (грчкиот, романскиот, албанскиот), во кои оваа појава се одвивала во уште поранешни периоди. Така на пример, уште во класичниот грчки имало редуциран падежен систем од вкупно четири падежа. Во нашиот јазик процесот се развивал дотаму што, како што рековме, на крајот се зачувал само номинативот и во извесни случаи и старата акузативна форма, која, меѓу другото, многу често се употребува во конструкција со различни предлози за изразување на скоро сите падежни односи, понекогаш почесто и од номинативот.

Покрај другото, во една друга своја студија,[2] Конески дава доста голем број примери на зачувани падежни форми од нашиот стар јазик, коишто најмногу се зачувале во народните говори и во народната поезија. Сп.: Имала мајка еднего сина; Сивего коња вјааше (акузативна фрма); Му го зеле коњот Стојану (дативна форма) и др.

Во современиот македонски јазик, како што е познато, за изразување на директниот објект, предметот, кој е непосредно опфатен од дејството што го означува глаголот од соодветната синтагма, како карактеристичен белег се јавува зачувувањето на акузативната форма од едни имиња, при што таа е удвоена од кратката заменска акузативна форма. На пр.: Го сретнав Трајана. — Го повикаа Јована. — Пријателски го посетуваа Сотира. Во други случаи именката е членувана и удвоена: На пр.: Ја потргна масата. Во трети, именката може, но не мора, да биде удвоена ни членувана и пак да го изразува односот на директен објект: Гледам натпревар; Поправам печка; Дарувам невеста итн., најчесто како одговор на прашањето *Што правиш?* Во секој случај, со удвојувањето, со употребата на акузативната наставка кај личните имиња, како и со членувањето кај општите именки, се постигнува поголема јасност и прецисност во однос на предметот за кој се зборува. А тоа е, природно, и целта на секоја искажана или напишана фраза или реченица: да достигне најголема можна јасност и прецизност, конкретизирајќи определен синтаксички однос на граматички план, напоредно со планот на содржината.

Значи, за изразување на директниот објект, особено кога се работи за имиња на лица, во македонскиот јазик најчесто се употребува старата акузативна форма, или таканаречениот

[1] Б. Конески, Изместување на синтетичката деклинација. Литературен збор, Скопје 1964, стр. 3—10.

[2] Б. Конески, Јазикот на македонската народна поезија. Македонски јазик, Скопје 1967, стр. 5—38.

општ падеж. Но и не само за изразувањето на директниот објект. Истата форма се употребува и за изразувањето на дативниот објект, каде што исто така имаме и удвојување и зачувување на општата падежна форма. Кај падежните односи, пак, што претставуваат еквиваленти на другите падежи од синтетичките јазици (изразување на генитивните односи, односите што се изразуваат со инструменталот или со локативот), се појавува често општиот падеж и ги изразува тие односи по пат на вклучување покрај себе различни предлози, и создавање на тој начин предложно-падежна конструкција. На пример: Грижи и мисли *го* растргнуваат *Апостола* (Ј. Леов). Спискува Марија и *го* влече *Кoча* назад во собата. (Ј. Леов).

Овде е акузативот употребен како директен објект. Во примерите како: Очите *на Апостола* се строги, студени и бесни (Ј. Леов); Марија е радосна што *на Апостола* главата ќе му остане на рамена (Ј. Леов), имаме еквиваленти на некогашниот генитив и датив.

Во примерите како: Тие таму се сретнаа *со Апостола* и Тие долго зборуваа *за Апостола,* имаме еквиваленти на некогашниот инструментал и локатив. Насекаде, земена без предлогот, тоа е старата акузативна форма. И како што од сите наведени форми се гледа, укажаната форма е можна, во сите укажани случаи. Во некои случаи тоа е и задолжителна форма. На пример, во речениците како: Иван *го* удри *Стојана* или *Стојана го* удри Иван — заради прецизност во однос на тоа кое од двете лица е субјект, а кое објект, потребна е употребата на старата акузативна форма на *-а.* Сепак, ни најмалку не секогаш и не доследно се употребува овој општ падеж за изразување на сите падежни односи, така што дури, може на сите тие места, каде што тој беше употребен, да се најде и номинативот. На пр.: Грижи и мисли го растргнуваат *Апостол;* Марија го влече *Кочо* назад во собата; Очите на *Апостол* се строги, студени и бесни, итн.

Кога се работи за македонските имиња, освен во случаите како *Иван, Стојан,* каде што може да се дојде до забуна ако не се употреби акузативната наставка, особено при промена на местата на субјектот и објектот, во македонскиот јазик по правило не може да дојде до некоја забуна, така што и едниот и другиот начин на употреба е исправен. Прашањето малку може да се комплицира кога се работи за странски имиња, на пример при превод, дури и кај превод од сродни јазици, на пример од руски. Спореди: На станицата го пречекаа *Константин Левин* и На станицата го пречекаа *Левина.*

Се разбира, бидејќи традицијата и јазичната норма го дозволува и оправдува и ваквото изразување со употреба на стариот акузатив и удвојување, преведувачите и него го користат често. Сп.: И при тоа сеќавање ... го мачеше *Степана* Аркадјич не толку самиот настан, колку тоа како тој одговори на зборовите на жената. (Л. Толстој; „Ана Каренина“, I дел, пре-

вод). *Степана* Аркадјич го љубеа сите што го знаеја. (Исто таму). . . . го фати под рака *Левина* (Исто таму).

Традицијата и јазичната норма ја дозволува оваа акузативна наставка кај личното име и презиме, удвоено со дативната заменска клитика и при означување на дативниот предмет. Сп.: Приготви, значи, сè таму со Марија . . . — *му* рече на *Матвеја* кога се јави тој. (Исто таму).

Таа го дозволува истото и во случаите со предлогот *кон*, значи, за изразување на дативен однос на насоченост на глаголското дејство: Сп.: . . . и, гледајќи кон *Левина* кого што го позна, му се смееше нему и на својот страв. (Исто таму).

Истото важи и за падежните односи што се изразуваат со конструкцијата со предлогот *над* и општата падежна форма итн. Сп.: — Каша а-ла-рус . . . рече Татаринот, наведнувајќи се *над Левина*, како бавачка над дете. (Исто таму); исто и за односот што се создава со употребата на предлогот *од* . . . бавно ја испи својата чаша шабли, не спуштајќи ги очите *од Левина*. (Исто таму).

Истата појава ја сретнуваме и кај низа други преведувачи. Сп.: Веднаш пратете ми го *Корчагина!* — извика тој. (Н. Островски, „Како се калеше челикот", превод); Многу често тој одеше таму, *кај Артема*. (Исто таму); Павка цврсто ја стегна со обете раце огромната рака *на Артема. Исто таму);* Павка . . . кога дозна од мајка си дека *Артема* уште *го* нема, излезе надвор . . . (Исто таму); На маса седи Роман, другар *на Артема* (Исто таму). . . . гимназистот бездруго ќе му се пожали на татка си, и работата бездруго ќе дојде *до Артема*. (Исто таму).

Се разбира, има и доста случаи кога не се употребува општиот падеж, туку номинативот. На пример: Павка! — тоа е гласот на *Артем*. (Исто таму).

Исто така можеме да наведеме неколку примери на употреба на номинативот, односно општиот падеж со предлози во преводот на расказот „Маљва". Сп.: Сините очи *на Јаков* се насмевнуваа . . . (М. Горки, „Маљва", прев). По вкусната чорба и ракијата очите *на Јакова му отежнаа*. (Исто таму); Песокот зачкрта под нозете *на Јакова* (Исто таму); Се местеше од нога на нога, стоејќи *пред Јакова*. (Исто таму).

Како што гледаме од последниве примери, истиот падежен однос може да се изрази и со номинативот и со старата акузативна форма, т.е. општиот падеж и предлогот. Затоа овде уште еднаш сакаме да подвлечеме дека преведувачите со ништо не ја нарушиле јазичната норма преведувајќи ги вака наведените конструкции. Просто семантичкото значење на оваа „акузативна" наставка се избришало и таа форма се употребува како една од компонентите при изразување на кој и да е падежен однос.

Но, во врска со веќе изложеното, прашањето за понатамошната употреба или избегнување на оваа форма во еден

добар број случаи треба да се постави на нов начин. Треба да се направи анализа и да се испита дали употребата на оваа форма во која и да е конструкција, без оглед на тоа што традицијата ја допушта, не нарушува некои барања на јазикот за најголема можна јасност и прецизност во изразувањето на стварноста. А дури и кај обичното свртување назад, фрлање поглед кон само некои од веќе наведените примери, може да ни даде одговор на тоа прашање. Ако ги погледаме уште еднаш примерите: ... се наведна *над Левина* како бавачка над дете, или: ... ја испи својата чаша шабли, не спуштајќи ги очите *од Левина,* ќе видиме дека, токму ако се употреби формата вака, може читателот во извесни моменти да добие погрешна претстава за полот на лицето што е носител на презимето Левин. Вака употребена во реченицата, оваа именка создава кај некои претстава дека се работи за лице од женски пол и со тоа тие добиваат погрешна информација. Сфаќајќи го ова, и преведувачот не се држел секогаш и по секоја цена до принципот секое од сопствените имиња што во романот се среќаваат да го пренесе во реченицата со општ падеж.

Сп.: — Еве што: да појдеме *кај Гурин* на појадок и таму ќе си позборуваме, Тој убаво го познаваше ова чувство *на Левин* . . . Во овие реченици, веќе нема забуна и нејасност во однос на полот на лицето — носител на даденото презиме.

Непрецизност и неодреденост во однос на полот на лицето се појавува и во речениците: Во собата *на Корчагина,* на масата крај прозорецот купишта книги, донесени од партиската библиотека ... (Споменатиот превод од Островски); Таа не го очекуваше тоа *од Корчагина.* (Исто таму); Се разбрануваа во неа немирни мисли, но не се реши да позборува *со Корчагина.* (Исто таму).

На крајот од романот се појавува на сцената и жената на Корчагин — Корчагина, така што кај читателите веќе се појавува двоумење за кое од двете лица станува збор. Се разбира, може да се одговори дека најчесто на помош ни притечува контекстот, речиниците што доаѓаат пред или по овие што се цитирани, но зошто би морале да прибегнуваме до контекстот, кога во нашиот јазик постои начин да не дојде воопшто до такво двоумење. Има случаи каде што такви средства не постојат, каде што единствен начин за разликување на субјектот од објектот е редот на зборовите во реченицата, така што таму сме присилени да се помириме со таквиот факт. На пример: Гранчето го допре јажето; Јажето го допре гранчето. — Затоа пак, во случаите кога во нашиот јазик постои начин за разграничување, сметаме дека тој треба почесто да се користи. А, секако, ако ја употребиме од нив старата акузативна форма наместо номинативот, недостатна разграниченост, прецизност и одреденост се постигнува во однос на означувањето на полот на лицата што се претставени во рускиот јазик на пример, со

презимињата на *-ов*, како: Андромедов, Анасимов, Водовозов, на *-ин*, како што се: Пушкин, Толбухин, Гурин, Левин, на *-ев*, како: Леонтјев, Писарев и други, исто така и доста голем број именки што означуваат лични имиња.

На крајот, ако сме согласни во тоа дека јазикот се стреми секогаш кон најголема можна јасност и прецизност во изразувањето на фактите од стварноста, а при тоа располага со дублетни средства за изразување еден ист синтаксички однос — на прашањето дали тој треба и да се ослободи од едното од тие средства, одговорот не треба да претставува дилема. Јазикот се стреми секогаш не само кон најголема јасност и прецизност во изразувањето, туку и кон најголема економичност на изразните средства. Но, во белетристиката, секаде каде што е тоа можно, допуштени се и варирања и употреби на различни форми, ако тоа не ја нарушува јасноста на изразеното, што всушност и укажува на богатството на еден јазик. А сосема природно е дека и преведувачот и секој носител на јазикот ќе се стреми да го отфрли непотребното и тавтологичното, кога со тоа нема ништо да се изгуби во однос на јасноста, туку ќе може само многу да се добие во тој однос.

Затоа избегнувањето на старата акузативна форма, т.е. употребата на општата падежна форма од сопствени именки во конструкции со предлози за изразувањето на сите падежни односи — значи, во вакви случаи, како што се укажаните од преводите, претставува неопходност, до која во крајна линија нè доведува и нашето преведувачко искуство.

*Марија НАЈЧЕСКА—СИДОРОВСКА*

# ЗАВИСНОСЛОЖЕНИ ВРЕМЕНСКИ РЕЧЕНИЦИ СО СВРЗНИЦИТЕ ОТКОГА И ОТКАКО ВО МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК

Временските сврзници *откога* и *откако* во македонскиот јазик досега не се проучувани. Тие се регистрирани во Граматиката на македонскиот литературен јазик[1] и во Речникот на македонскиот јазик.[2] Во Граматиката само се споменуваат кога се набројуваат временските сврзници, додека во Речникот тие се дадени како посебни речнички единици, обработени врз ист принцип. Обата се претставени со две значења, а значењата се илустрирани со неколку примери. За да биде појасно, ќе ги приведеме двете единици во целост, без српскохрватските толкувања: „откога 1. прил. — сврзн. Поминаа четириесет години, откога се ожени. *2. сврзн.* Откога видоа дека ништо не бидува од тоа, си отидоа дома; Откога го прегледа болниот, лекарот стана. **откако** *1. прил. — сврзн.* Откако заработи, воопшто не доаѓа кај нас; Откако се омажи, таа се разубави. *2. сврзн.* Откако се одморија малку, тие станаа и го продолжија вежбањето; Откако ќе го прегледаше весникот, тој ќе запалеше цигара и ќе полежеше уште малку така замислен".

Всушност, поделбата на значењата под 1. и 2. не е оправдана, бидејќи во двата случаја се работи за едно значење — за сврзничко значење, а самите примери претставуваат зависно—сложени временски реченици со сврзниците *откога* одн. *откако*.

Нашава работа, во која ќе се потрудиме да го расветлиме нивното значење во македонскиот литературен јазик, се потпира врз Картотеката на толковниот речник, за чиишто потреби се ексцерпирани печатени дела на современ македонски јазик. Од споменатата Картотека беа извлечени сите конструкции со овие сврзнаци и беа групирани според формите на глаголските времиња што се предикати во двата дела на реченицата. Секој од овие сврзници беше разгледан одделно. Така беа регистри-

---

[1] Б. Конески, Граматика на македонскиот литературен јазик (I—II), Скопје, 1967, стр. 538.

[2] Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски, Речник на македонскиот јазик (II) (0—II), стр. 103, 105.

рани, па потоа проучени, шест комбинации со сврзникот *откога* и осум со сврзникот *откако*.

Овде ги приведуваме во целост:

ОТКОГА

временски дел / главен дел

1) мин. опред. сврш. вр. / мин. опред. сврш. вр.
2) мин. опред. сврш. вр. / мин. опред. несврш. вр.
3) мин. опред. сврш. вр. / мин. неопред. несврш. вр.
4) мин. опред. сврш. вр. / сег. вр.
5) мин. неопред. сврш. вр. / мин. неопред. сврш. вр.
6) мин.-идно сврш. вр. / мин.-идно сврш. вр.

ОТКАКО

временски дел / главен дел

1) мин. опред. сврш. вр. / мин. опред. сврш. вр.
2) мин. опред. сврш. вр. / мин. опред. несврш. вр.
3) мин. опред. сврш. вр. / мин. неопред. несврш. вр.
4) мин. опред. сврш. вр. / сег. вр.
5) мин. неопред. сврш. вр. / мин. неопред. сврш. вр.
6) мин.-идно сврш. вр. / мин.-идно сврш. вр.
7) мин.-идно сврш. вр. / мин. опред. несврш. вр.
8) сег. вр. / сег. вр.

Редоследот на глаголските времиња според кои ќе биде вршена анализата е следниот: 1) сегашно време, 2) минато определено несвршено, 3) минато определено свршено, 4) минато неопределено и 5) минато-идно. Примерите ќе ги разгледаме кај времето што е предикат во временскиот дел на реченицата.

## А. ОТКОГА

*I. Сегашно време.* — Со формите на сегашно време и сврзникот *откога* регистриравме само еден тип конструкции. Предикати на овие конструкции во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а предикати во главниот се формите на сегашно време. Овие конструкции ќе ги разгледаме кај минато определено свршено време (т. 4).

*II. Минато определено свршено време.* — Со формите на минато определено несвршено време и сврзникот *откога* исто така регистриравме само еден тип конструкции. Предикати на овие конструкции во временскиот дел се формите на минато определено свршено време, а предикати на главниот дел се формите на минато определено несвршено време. И овој тип конструк-

ции ќе биде разгледан кај минато определено свршено време (т. 2).

*III. Минато определено свршено време.* — Со формите на минато определено свршено време и сврзникот *откога* регистриравме четири конструкции: 1) предикати во двата дела на реченицата се формите на минато определено свршено време, 2) предикати на временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а предикати на главниот дел се формите на минато определено несвршено време, 3) предикати во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршно време, а предикати на главниот дел се формите на минато неопределено време од несвршени глаголи и 4) предикати во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а предикати на главниот се формите на сегашно време.

Конструкциите со сврзникот *откога*, чиишто предикати во двата дела на реченицата се формите на минато определено свршено време, изразуваат редоследност, и тоа пртходност. Прво се извршува дејството во временскиот дел, а потоа дејството во главниот. Примери: *Откога* се уништија козите, шумите здивеа, рече Сокол (М. Фот. Гол. 192); Едно утро, *откога* ја нагори Митре првата фурна, Јане дојде и му рече: — Ќерка ти ми се ареса (В. Мал. Бран. 6); *Откога* ги истри добро очите (пијаниот гостин), се загледа околу, ја затресе неприродно големата глава ќелосана до половина и се прозевна долго, откривајќи ги здравите како кремен заби (В. Мал. Бран. 59).

Конструкциите со овој сврзник и формите на минато определено свршено време во временскиот дел на реченицата и формите на минато определено несвршено во главниот исто така изразуваат редослдност. Глаголското дејство во временскиот дел се извршува пред да почне да се врши глаголското дејство во главниот. Примери: Сите ние молчевме и баравме нови разговори, што станувaа сѐ поретки и поретки *откога* си замина прилепчанецот (В. Мал. Бран. 55).

Конструкциите со сврзникот *откога* и формите на минато определено свршено време во временскиот дел на реченицата и формите на минато неопредлено несвршено време во главниот изразуваат редоследност. Дејството во временскиот дел на реченицата го означува почетокот на вршењето на дејството во главниот дел, на пр.: *Откога* се пометна комитетот, дојдениве (Бугарите) се токмеле за инает и Охрид да го заземат (В. Мал. Разб. 144).

Конструкциите со овој сврзник и формите на минато определено свршено време во временскиот дел на реченицата и со формите на сегашно време во главниот изразуваат редоследност. Крајот на дејството во временскиот дел на реченицата претставува почеток на дејството во главниот. Примери: Тој (Нико Сајков) и онака речиси е туѓинец меѓу нас — *откога* за-

гина Југ Јеремиќ, тој веќе нема другар меѓу нас (М. Лал. Лел. 43); *Откога* младите зазборија некаков чуден јазик: наш а како ненаш: сè по нешто не се разбира, таков јазик (В. Мал. Разб. 296); Не беше (Сандар) таков порано, ама *откога* го отепаа сина му, нема ден да не е пијан (Б. Кон. Лоз. 174).

*IV. Минато неопределено време.* — Со формите на минато неопределено време и сврзникот *откога* регистриравме два вида конструкции: 1) предикати во двата дела на реченицата се формите на минато неопределено свршено време и 2) предикати во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а предикати во главниот се формите на минато неопределено несвршено време.

Конструкциите со сврзникот *откога*, чиишто предикати во двата дела на реченицата се формите на минато неопределено свршено време, изразуваат редоследност. Дејството во временскиот дел претставува горна (почетна) граница за дејството во главниот. Примери: Колку ми се намрзнале коскиве, чиниш *откога* сум се родил, не се стоплиле (В. Мал. Разб. 518); И смртта им попуштила, *откога* веќе ги зела (П. Бошк. Пост. 61).

Консрукциите чиишто предикати во временскиот дел се формите на минато определено свршено време, а во главниот формите на минато неопределено несвршено време, ги разгледавме кај минато определено свршено време (т. 3).

*V. Минато-идно време.* — Со формите на минато-идно време и сврзникот *откога* регистриравме само еден вид конструкции. Предикати на овие конструкции во обата дела на реченицата се формите на минато-идно време од свршени глаголи. Овие конструкции изразуваат редоследност. Дејството во временскиот дел на реченицата му претходи на дејството во главниот. Примери: Но најпрво, *откога* ќе измешавме сè, *откога* целиот небески свод ќе го удревме наопаку, Метеорот помирливо ќе речеше: — Добро де, будалчиња едни, што сте запнале толку? (Ж. Чинго, Гол. 133); *Откако* ќе се нагледав убаво, ќе ја оставев и ќе се загледав нагоре да видам дали сум го запамтил татевото лице (С. Драк. План. 126).

## Б. ОТКАКО

*I. Сегашно време.* — Со формите на сегашно време и сврзникот *откако* регистриравме два типа конструкции: 1) предикати во двата дела на реченицата се формите на сегашно време, 2) предикати во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а предикати во главниот дел се формите на сегашно време.

Конструкциите со формите на сегашно време во двата дела на реченицата со сврзникот *откако* изразуваат редоследност. Дејството во временскиот дел на реченицата претставува почетен момент за вршење на дејството во главниот, на пр.: *Откако*

паметувам, овој наш проклет крај сè со стравои го живее животот, сè со насилства (М. Фот. Пот. 350).

Конструкциите чиишто предикати во временскиот дел се формите на минато определено свршено време, а во главниот формите на сегашно време ќе бидат разгледани кај минато определено свршено време (т. 4).

*II. Минато определено несвршено време.* — Со формите на ова време и сврзникот *откако регистриравме* два вида конструкции: 1) предикати во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а предикати на главниот се формите на минато определено несвршено време, 2) предикати на временскиот дел на реченицата се формите на минато-идно време, а предикати на главниот — формите на минато определено несвршено време.

Како што се гледа, формите на разгледуваново време не се среќаваат во временскиот дел на реченицата туку само во главниот. Затоа овие консрукции ќе бидат разгледани кај соодветните времиња т.е. минато определено свршено (т. 2) и минато-идно (т. 2).

*III. Минато определено свршено време.* — Формите на ова време со сврзникот *откако* ги сретнавме во четири типа конструкции: 1) предикати во двата дела на реченицата се формите на минато определено свршено време, 2) предикати во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а предикати во главниот се формите на минато определено несвршено време, 3) предикати во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а предикати на главниот дел на реченицата се формите на минато неопределено време и 4) предикати во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а во главниот формите на сегашно време.

Конструкциите со формите на минато определено свршено време и овој сврзник изразуваат редоследност. Дејството во временскиот дел на реченицата се извршува пред дејството во главниот. Примери: Лоти ваков стана *откако* профуче војната, пред тоа не пиеше (Т. Георг. Ѕид. 38); По првата војна, *откако* си отидоа војските француски и сите други војски, во нашиот крај навјанаа скакулци (М. Фот. Пот. 130).

Конструкциите со формите на минато определено свршено време во временскиот дел и формите на минато определено несвршено време во главниот со овој сврзник изразуваат редоследност. Дејството во временскиот дел се извршува пред да почне да се врши дејството во главниот. Примери: *Откако* пропадна државата (селаните) веќе не доаѓаа во кафеането (М. Фот. Пот. 69); Појде (Пљушкин) до шкафот и *откако* го отвори капакот долго време буричкаше меѓу чашките и шолите (Н. В. Гог. Мрт. 151).

4*

И конструкциите со формите на минато определено свршено време во временскиот дел на реченицата и формите на минато неопределено свршено време во главниот дел, а со сврзникот *откако* изразуваат редоследност. Дејството на временскиот дел му претходи на дејството во главниот, на пр.: Дојдов да те видам, брачо, *откако* умре тате, не сум бил кај тебе (М. Фот. Сел. 55).

Во конструкциите со сврзникот *откако* и со формите на минато определено свршено време во временскиот дел, а со формите на сегашно време во главниот дел, се актуализира вршењето на дејството во главниот, коешто следи по извршувањето на дејството во временскиот дел, на пр.: Ја носам јас оваа грутка со мене *откако* умре дедо ми Даме (С. Гул. Меѓа, 45).

*IV. Минато неопределено време.* — Со формите на минато неопределено време регистриравме само еден вид конструкции. Во нив предикати во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а во главниот формите на минато неопределено време. Примерот го разгледуваме кај минато определено свршено време (т. 3).

*V. Минато-идно време.* — Со формите на минато-идно време и сврзникот *откако* регистриравме два вида конструкции: 1) предикати во двата дела на реченицата се формите на минато-идно време од свршени глаголи, 2) предикати на временскиот дел на реченицата се формите на минато-идно време, а предикати на главниот формите на минато определено несвршено време.

Конструкциите со формите на минато-идно време во двата дела на реченицата изразуваат претходност. Дејството во временскиот дел му претходи на дејството во главниот, на пр.: Откако ќе го прегледаше весникот, тој ќе запалеше цигара и ќе полешеже уште малку така замислен (Речн. II, 105).

Конструкциите со формите на минато-идно време од свршени глаголи во временскиот и формите на минато определено несвршено време во главниот изразуваат исто така редоследност. Дејството во временскиот дел на реченицата се извршува пред да почне да се врши дејството во главниот, на пр.: Селаните стоеја од страна, под стреите, не се мешаа во нивниот (женски) разговор, и откако ќе се испразнеше сокакот, тргнуваа и тие дома по нив (М. Фот. Сел. 132).

## ЗАКЛУЧОК

Врз основа на извршената анализа на зависносложените временски реченици со сврзниците *откога* и *откако* во македонскиот литературен јазик, го констатиравме следното:

1) Конструкциите со сврзниците *откога* и *откако* имаат идентично значење — што значи дека и сврзниците што ги поврзуваат имаат идентично значење.

2) Предикати во временскиот дел на реченицата скоро секогаш се свршени глаголи, додека во главниот можат да бидат свршени и несвршени. Исклучок од ова правило претставуваат формите на сегашно време кои се предикати во двата дела на реченицата.

3) Најчесто предикати во временскиот дел на реченицата се формите на минато определено свршено време, а поретко формите на минато-идно од свршени глаголи и на минато неопределено, исто така, од свршени глаголи.

4) Сите можни комбинации на формите на глаголските времиња со овие сврзници изразуваат редоследност. Во сите нив дејството во временскиот дел на реченицата му претходи на дејството во главниот.

5) Претходноста што ја изразуваат сврзниците *откога* и *откако* се разликува од претходноста што ја изразуваат сврзниците: *штом, тукушто, штотуку, колку што, само што, а, едно.*

6) Сврзниците *откога* и *откако* изразуваат претходност во најопшт вид, без да прецизираат точно колку време изминува помеѓу извршувањето на дејството во временскиот и главниот дел на реченицата.

7) Сврзниците: *штом, тукушто, колку што, само што, а, едно,* за разлика од сврзниците *откога, откако,* изразуваат непосредна претходност, што значи дека дејството во главниот дел на реченицата настапува веднаш по извршувањето на дејството во временскиот дел.

8) И во овие конструкции, во определувањето на значењето редоследност, решавачка улога игра видското значење на глаголите што се предикати во временскиот дел на реченицата. Услов за редоследност е предикатот во временскиот дел да е свршен глагол.

9) Во некои конструкции со сврзниците *откога* и *откако* состојбата во главниот дел на реченицата е последица на дејството што се извршило во временскиот дел. На пр.: *Откога* се уништија козите, шумите здивеа (М. Фот. Гол. 192); Не беше (Сандар) таков порано, ама *откога* го отепаа сина му, нема ден да не е пијан (Б. Кон. Лоз. 174); Лоти ваков стана *откако* профуче војната, пред тоа не пиеше (Т. Георг. Ѕид. 38).

*Германија ШОКЛАРОВА—ЉОРОВСКА*

СКРАТЕНИЦИ И ИЗВОРИ

1) *П. Бошк. Пост.* = Петар Бошковски, Постела од трње, Скопје 1970.

2) *Т. Георг. Ѕид.* = Ташко Ѓоргиевски, Ѕидови, Скопје 1962.

3) *Н. В. Гог. Мртв.* = Н. В. Гогољ, Мртви души (превел Т. Димитровски), Скопје 1963.

4) *С. Гул. Меѓа* = С. Гулевски, Меѓа, Скопје 1959.

5) *С. Драк. План.* = Симон Дракул, Планините и далечините, Скопје 1953.

6) *Б. Кон. Лоз.* = Блаже Конески, Лозје, Скопје 1955.

7) *М. Лал. Лел.* = Михаило Лалиќ, Лелејска гора (превел Т. Стаматоски), Скопје 1969.

8) *В. Мал. Бран.* = Владо Малески, Бранувања, Скопје 1953.

9) *В. Мал. Разб.* = Владо Милески, Разбој, Скопје 1969.

10) *М. Фот. Сел.* = Методија Фотев, Потомците на Кат, Скопје 1966.

11) *М. Фот. Сел.* = Методија Фотев, Селани и војници, Скопје 1969.

12) *М. Фот. Год.* = Методија Фотев, Големите скитачи, Скопје 1970.

13) *Ж. Чинго, Гол.* = Живко Чинго, Големата вода, Скопје 1971.

# СЕМАНТИКАТА НА ДЕМИНУТУВНИТЕ ФОРМИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК И НИВНИТЕ ЕКВИВАЛЕНТИ ВО АНГЛИСКИОТ

Деминутивите во македонскиот јазик се врзани морфеми кои можат да се додаваат речиси кон сите видови именки; кон, сопствените: *Благој — Благојче, Вангел — Вангелче, Стојан — Стојанче, Трајан — Трајанчо — Трајче, Марија — Маре — Маренце — Мариче, Пандора — Пандорче, Фанија — Фане — Фанче* и сл.; потоа кон материјалните: *вино — винце, вода — водичка — водица (војца), леб — лепче, ракија — ракиичка, сирење — сиренце, чај — чајче* и сл.; кон општи именки: *грав — гравче — граше, грозје — грозјенце, поток — поточе, коза — козичка, овца — овчичка* и сл.

Ваквата широка разгранетост на деминутивните форми во македонскиот јазик дава можности за стилска изнијансираност во нивната употреба, оттука и нивниот семантички набој, а и полисемија што се содржи во овој вид морфеми која се манифестира во зависност од видот на именката со која тие се врзуваат.

Овде ќе се обидеме да ги разграничиме значењата на деминутивните форми како тие се манифестираат кај одредени видови именки.

1. Деминутивите изразуваат 'г а л о в н о с т'. Ова нивно значење особено се забележува кога деминутивот се врзува за сопствена именка: *Благојче, Ванче, Ленче, Миланчо, Миланче* и сл.

Од социјален аспект, употребата на овие деминутивизирани форми на имињата е, може да се рече, ограничена и тоа, најчесто, во кругот на најблиските (во семејството, маалските другари, помалку во институцијата каде што лицето работи). Исто така употребата на ваквите форми зависи и од возраста на лицата, со вакви имиња (нив најчесто им ги определуваат родителите), повеќето од кои се губат со полнолетството.

2. Друго значење што се изделува кај деминутивизираните форми е нешто 'м а л е ч к о', помало во однос на недеминутивизираната форма на именката: *килим — килимче, камен — камче, тава — тавче, тепсија — тепсиче, тиква — тикве* и сл.

3. Следното значење што може да го содржи една деминутивизирана форма е количествено 'м а л к у'. Ваквото значење се забележува кај деминутивизираните материјални именки: *вода — водица, вино — винце, леб — лепче, сирење — сиренце, чај — чајче.*

Се забележува дека деминутивните форми многу почесто се употребуваат во говорниот јазик, одошто во литературниот. Меѓутоа, поради стилската изнијансираност што со нив може да се постигне со одредена емоционална обоеност и однос кон предметот или лицето во одреден контекст, тие нашле пат да допрат и до литературниот текст како во прозата така и во поезијата. Примерите што ги приведуваме недвосмислено го поткрепуваат тоа:

„Некои девојки седеа крај платната на стари *чергиња и* плетеа и везеа" (М. Фотев: *Селани и војници,* стр. 63).

„Наредниот ден Гамберини ги повика *дечињата* кај селото". (Исто, стр. 318).

„Оф, *детуле* мое, *синче* изнамачено како Ристос на крстот и повеќе од него! Оф, добро мое, твоите болки се анцари во срцево. *Душичке* ангелска" (В. Малески: *Разбој,* стр. 90).

„Беше *сам-саменичок* на песокливата земја со врби и со Дрим под нив" (Исто, стр. 175).

Кај Конески во песната „Разговор со *детенце*" среќаваме, исто така, неколку деминутивни форми:

„Седум години тече моето бистро *поточе*".

„Јас се сеќавам за веселите *слапејчиња што шумеа*".

Употребата на некои деминутивни форми во говорниот јазик е многу условена од социјалниот аспект. Може да се истакне дека одреден вид деминутивни форми се употребуваат исклучиво во интимни обраќања до најблиските членови на семејството, дури може да се констатира дека нив повеќе ги употребуваат мајките и бабите одошто таткото или дедото, и тоа при обраќањата кон децата, но не и кон возрасните, не кон сопругот, свекорот или свекрвата. Така мајката и бабата во разговорот со децата (и тука пресуден фактор е возраста) се обраќа со еден вид галовен говор кој е преполн со деминутиви: *Гулапче* на мама (баба), *душичке, пиленце, сокле; Баба ќе ми ти даде лепче, чајче, сиренце* да ми *ручаш* и сл.

Ваквите деминутивни изрази, исто така, доста често како типична одлика на нежност во женскиот говор се употребуваат и при нега на болни: Да ти дадам *водичка* да си ја оладиш *душичката;* Да ти сварам *чајче.*

Преведувањето на овие форми на англиски јазик претставува особен проблем. Во англискиот јазик релативно малиот број деминутивни наставки ја загубиле својата продуктивност и тие можат да се додаваат на ограничен број именки, па оттука тешко можат да се изнајдат соодветни семантички еквиваленти за значенските нијанси што ги имаат македонските

деминутивни морфеми. Такви се скаменетите и веќе сраснати форми со некогашната деминутивна наставка -let во примери како што се *leaflet* 'ливче'; *booklet* 'книшка'; *rivulet* 'рекичка' и сл.

Овде би се вброиле и оние деминутивизирани примери како што се: *birdie* птичка; *doggy 'кутре'* итн.

Оттука, зависно од семантичката нијанса што македонската деминутивизирана форма ја има во даден контекст, треба да се бара израз што најблиску ќе ја изрази семантичката вредност на изворникот. Ќе тргнеме од значенските нијанси што деминутивите ги развиваат, зависно од видот на именката во македонскиот јазик, и ќе се обидеме да понудиме решенија таму каде што е тоа можно, се разбира.

1-а. Деминутивизираните сопствени именки, како што се *Стојанче, Николче, Благојче,* можат да се остават вака како што се дадени во текстот, но тие на англискиот читател не му сугерираат никаков поим на 'галовност' или 'малост'. Затоа е можно таквите форми да се преведуваат со англиската лексема *little* + недеминутивизираната форма на сопствената именка. Впрочем ваквите примери во англискиот јазик се чести кога се сака да се истакне дека односното лице е сè уште дете; сп.: *little Brian, little John, little Barbara.*

Исто така во англискиот јазик постои еден вид деминутивна наставка [—y] чијашто продуктивност е доста ограничена а со која се образуваат детски имиња од полните форми: *Johny* од *John, Tommy* од *Tom, Kathy* од *Katherine* како и формите *Daddy* 'тате', *Mammy* 'мамице', *Granny* 'бабичке'; меѓутоа, оваа наставка во никој случај не може да се додаде кон имиња од словенско потекло.

Обратно, кога се преведува од англиски јазик на македонски и тоа на зборовни групи во кои првиот елемент е лексемата *little* + именка, како на пример: *little girl little boy* и сл., тогаш нема потреба да се преведуваат двете лексеми како што тоа често на телевизија се чини *мало девојче, мало дете.* Во вакви случаи поадекватен би бил преводот со деминутивна форма, затоа што деминутивната наставка во македонскиот јазик го содржи во себе значењето 'мало', спрема тоа *девојче* и *детенце* би биле сосема доволно за да се пренесе значењето на англиската конструкција со *little.*

2-а. Деминутивните форми со значење на нешто 'мало' во македонскиот изворник на англиски најадекватно би можеле да се преведат со лексемата *little: камче — little stone, петличе — little button;* или пак со соодветна лексема во која се содржи и поимот 'мало' + основното значење на лексемата. Така македонското *лажиче* на англиски би било *a teaspoon,* а не *a little spoon.*

3-а. Во македонските примери каде што имаме деминутивизирани материјални именки со значење 'малку' во англис-

киот јазик како најадекватен преводен еквивалент би бил со лексимите *little и some*. Така исказите како: *Дај ми лепче* или *Ќе ти пратам сиренце,* на англиски би гласеле: *Give me a little (some) bread,* односно *I'll send you somecheese.*

Меѓутоа, не би смеело да се претерува и сосила да се настојува значењето на деминутивите од македонскиот изворник да се вградуваат во комплексот значења на англискиот еквивалент. Често за ова не ќе има потреба од проста причина што такви изрази на англискиот јазик му се туѓи, ниту пак затоа постои соодветен морфолошко-семантички еквивалент.

Нашево соопштение има за цел да ја истакне специфичноста на деминутивните форми во македонскиот јазик, нивниот социолингвистички аспект при употребата, повеќезначноста што се развива кај деминутивните морфеми кога тие се врзуваат со различен вид именки, како и проблемите што се појавуваат кога ваквите морфолошки структури се преведуваат на англиски: Наедно се обидовме да посочиме и можни решенија таму каде што за тоа постојат услови и кога такви можат да се изнајдат, но исто така да укажеме и на нивната непреводливост на англиски јазик во кој поимот деминутивност во буквална смисла на зборот како категорија не е одлика на именката.

*Владимир ЦВЕТКОВСКИ*

# ЛИТЕРАТУРА

## УНИВЕРЗАЛНОСТ НА ХОМЕРОВАТА ИЛИЈАДА

(По повод на македонскиот препев на Илијадата)

За да може правилно да се оцени еден превод, уште повеќе препев, потребно е добро да се познава и оригиналот. Тоа е дотолку повеќе потребно кога станува збор за поетска творба која устојала на вековите и не изгубила ништо од својата првобитна убавина. Затоа овде, во рамките на дозволениот ограничен простор, прво ќе се запреме на самата Хомерова Илијада за да видиме *што таа всушност претставува* и *со што се одликува,* а потоа (во наредниот напис) *како е таа предадена* и *како звучи на македонски.*

1. Хомеровата Илијада, со која започнува грчката и европската литература, иако на себе го носи печатот на времето од кое потекнува, секогаш била и ќе остане актуелна. И денес, како и во моментот кога била составена, кај слушателите и читателите таа буди восхит и длабоки благородни чувства, разонодува и поттикнува на размислување. Во светската литература нема друго дело што извршило посилно влијание врз литературата и културата на Европа и западниот свет. Целокупната грчка поезија е под директно влијание на Хомер. Ајсхил признава дека неговите трагедии се само трошки од богатата трпеза на Хомер. Уметниците (сликари и скулптори) овде наоѓале извор за инспирација. Олимпските богови се претставувани според описот на Хомер. Хомеровите поеми, а особено Илијадата, за Аристотел претставуваат норма и критериум за оценка на други поетски творби. На Запад долго време влијанието на Хомер се пренесувало индиректно преку Енеидата на Вергилиј, која е еден вид компилација во првиот дел на Одисејата, а во вториот на Илијадата. На поетите и денес Илијадата им служи за образец како да се составуваат поетски дела, како што им служела на Милтон и Поп, на Шилер и Гете, на Његош и Прличев и безброј други. Со текот на времето Илијада како да се подмладува и подновува.

Имајќи го предвид сето ова, човек спонтано се прашува: *На што се должи големата актуелност на Илијадата и во што се крие нејзината огромна сила за такво дејство низ вековите?*

Одговорот на ова прашање не е ни лесно, ни просто. Ниедна поезија во светов не била толку многу анализирана од содржинска и формална страна како Хомеровата. Почнувајќи од класичната епоха (V в. пред н. е.), а особено од хеленистичко време (III в. пред н. е.), Хомер и неговата поезија постојано се предмет на сериозни испитувања. Литературата за овој предмет е огромна и сè повеќе расте.

За изминативе дваесет и пет века се искажани најразлични мислења за Хомер и за неговата Илијада. Секогаш имало луѓе што го сметале Хомера за најголем поет. Но додека едни просто го боготвореле, други наполно го одрекувале; едни пред неговата големина занемувале од восхит, други кај него откривале слабости и противречности и така со своите критики го бичувале Хомера. Исто така се искажани различни мислења и за Илијадата. Според едни таа е песна за гневот и омразата, а според други — песна на љубовта и пријателството; за едни таа е песна на смртта, на грозни крвави сцени и жестокости, а за други — песна на животот и убавината. Едни ја прогласиле Илијадата за епска драма и трагедија, други за лирска идила итн. Всушност ниеден епитет *сам* не е во состојба да ја опфати сета содржина и да ја оквалификува целата Илијада, како што и само една боја од виножитото не ја сочинува сончевата светлина. Иако во сижетната линија проста, во целина таа е сеопфатна, универзална како природата. Овде се опеваат, поскоро се сликаат, и грозни работи: гнев, омраза со нивните погубни последици, но истовремено и: љубов, верност, убавина, живот. Како и природата што се покажува од една страна вечно млада, расцветана, насмеана како убавата Елена, а од друга — рушителка на сè што е создадено, така и Илијадата има и трагични и лирски сцени, слика неутешен плач и безгрижна смеа.

Три основни фактора огрански поврзани во едно хармонично цело ѝ придаваат на Илијадата квалитети кои ја прават совршена и ненадмината уметничката творба. Тоа се, прво, *народниот дух и опит* изразени во народната епска поезија, од каде што се земени мотивите; второ, *генијалните способности на авторот* којшто создал концепција од грандиозни размери, во која преплел општочовечки проблеми што ги засегаат сите луѓе од сите времиња и, трето, *формата во сосема соодветен стих,* која со содржината образува неразделно единство. Во овој напис ќе ги разгледаме накратко спомнатите компоненти, а преку тоа ќе можат да се видат појасно и основните особености на Илијадата.

*Историска заднина и фолклорна основа на Илијадата*

2. Совршена поетска творба, каква што е Илијадата, не можела да се појави во првата генерација на поети. Познато е дека и пред Хомера имало епски поети, но големината на Хомер нив ги засенила и ги фрлила во заборав, така што дури ни Аристотел не може да спомне ниедно од нивните имиња. Грчкиот еп, како и кај другите народи, бил усна поезија. И кај Хомер се спомнуваат пејачи на такви песни. Имало многу и различни песни кои, според предметот што го опевале, биле групирани во циклуси, како за: *Тројанската војна*, *Тебанската војна*, *Аргонаутите* и др. Но тие песни не се зачувани. Илијадата и Одисејата, кои воспеваат интересни настани од Тројанската војна, се одржале, зашто биле убаво составени.

Разурнувањето на градот Троја е историски факт. Друго прашање е дали баш Агамемнон со своите Ахајци или некој друг ја разурнал оваа тврдина, која го штитела влезот во Дарданелите од Средоземното Море. За Дарданелскиот теснец биле заинтересирани повеќе племиња и овде често се воделе војни за политичка превласт на морскиот теснец. При преминот низ него лаѓите наместа требало да се влечат и по суво откај малоазиската страна. Господарот на Троја за тоа наплатувал големи такси, а тоа носело и голема добивка. Оттаму е и „тројското злато". Народот, меѓутоа поинаку го објаснувал урнувањето на тврдината. За урнатините на Троја се создавале легенди и митови, како и за други разурнати дворци. Тројанската војна ја опевале и други поети. Познати се дури и насловите на некои од нивните песни, како *Киприја* и *Мала Илијада*. Но тие ги немале квалитетите на Хомеровата Илијада.

За долгиот развој на грчката епска поезија има докази и во Илијадата на Хомер. Таа опева настани од крајот на XIII в. пред н. е. (од микенската епоха), а дава опис на предмети што биле во употреба и пред тоа, а повеќе не се употребувале. Истовремено се спомнуваат предмети што се појавиле првпат во IX и VIII в. пред н. е., како покриени храмови, скулптури на седнати фигури и др. Борците на Илијадата се вооружени со камено, бронзено и железно оружје. А во микенската епоха железото било непознато. Има автори кои претполагаат дека Илијадата била составена во XI, дури и XII в. пред н. е., а други, како професор Будимир, тврдат дека не можела да биде составена пред VI в. Грчкиот поет Калимах од VII в. пред н. е. меѓутоа, знае за Хомера и за неговите поеми, што покажува дека тие биле оформени пред тоа, во VIII, а можеби и во IX в. пред н. е. И Херодот, којшто живеел во V в. пред н. е., наоѓа дека Хомер бил постар од него за 400 години.

Познато е дека животот во Грција во IX и VIII в. пред н. е. бил на доста низок степен на цивилизација. Археолозите открија дека тогаш куќите биле дрвени, од плитари и кал; сли-

карството и скулптурата примитивни; скапоцените материјали реткост. А Хомер во Илијадата опишува добро организирани грчки кралевства кои се сојузиле за да ја освојат Троја. Кралевите живееле во богати дворци ѕидани со камен, се служеле со скапоцени садови и мебел, украсени уметнички со злато, сребро и филдиш. Ваков висок стандард на живот немало во Грција во т.н. Мрачен период (XI—VIII в. пред н.е.), кој настанал по инвазијата на тогаш примитивните дорски племиња. Спомените за животот од микенската епоха се пренесувале усно во народни песни.

Од крајот на минатиот век археолозите започнаа да изнесуваат на видело материјални остатоци од микенската епоха. Откриените ѕидишта на Троја и Микена, најдените скапоцени садови и фрагменти од уметнички украсен мебел од микенско време наполно одговараат на описите дадени од Хомер. Меѓутоа, археолошките наоди се неми. Тие ништо не зборуваат за своите творци ни на кој народ му припаѓале, ни каков јазик зборувале. Иако хероите на Хомер зборуваат грчки и од традицијата се знаеше дека биле Грци, Шлиман, којшто ја откопа Троја и Микена, сметал дека Микенците биле Феникијци. Еванс, пак, којшто го откри кноскиот дворец на Крит, опфатен од својата панминојска теза, тврдел дека Грците во тоа време биле неписмени робови и дека грчкиот еп отпрвин бил составен на минојски јазик и отпосле преведен на грчки.

Одговор на тие прашања дадоа микенските плочки со слогово, т.н. линеарно Бе писмо, дешифрирани одвај во 1952 год. Овие документи, пишувани во една архаична форма на грчкиот јазик, недвосмислено покажаа дека Микенците биле Грци и претставувале организирана сила во Медитеранот во подоцнежниот период од Бронзената епоха (XV—XII в. пред н. е.). Во XII в. микенските дворци пропаднале; голем број од ахајските (микенските) Грци пребегале на островите или во Мала Азија, а некои нашле спас во аркадските планини на Пелопонез. Меѓутоа, свеста за сјајната микенска цивилизација останала кај народот и за неа се пееле песни, како и кај нас што се воспевале средновековни настани и личности за време на турското ропство. Денес никој не се сомнева дека Хомеровите поеми биле составени на грчки, а за база им послужиле постари епски песни и народното предание.

3. Тоа се потврдува и од јазикот на Хомер. Тој е јазик на епската поезија, составен, главно, од готови фрази-формули, во обем од по два-три збора до цел стих. Усните пејачи *(аоједи)*, а подоцна и рецитатори *(рапсоди)* знаеле напамет голем број вакви формули и, додека изговарале една, смислувале и додавале нови. Се вели дека еден пејач (од ваков вид) не може да повтори иста песна во една иста форма без да измени нешто. Разни пејачи во текот на подолго време, се разбира, внесувале далеку повеќе промени. Затоа, индивидуалноста на поетот се

губи во општиот ток на усното епско творештво. Но случајот со Хомер е посебен, исклучителен.

Уште порано се претполагаше дека и хомерските песни се составени од традиционални формули на усната поезија. Денес тоа се смета за докажан факт. Анализите што ги изврши американскиот филолог Милман Пери во споредба со српскохрватските епски песни јасно покажаа дека и во основата на Хомеровите поеми лежи традиционална епска поезија. Околу една петтина од поемите се такви формули повеќето, речиси, без промени во целиот стих. Од близу 28.000 стихови во двете поеми откриени се околу 25.000 пократки фрази кои се повторуваат. Преку замени на едни фрази со други од иста метричка вредност, се добива голема внатрешна флексибилност на стихот, така што формулите не се стереотипни, а разнообразни, разиграни. Паѓа в очи дека некои од формулите се одликуваат со голема архаичност во јазикот, што значи дека тие потекнуваат од постаро време.

Јазикот на Хомер е мешан. Тоа е грчки јазик со многу *архаизми, дијалектизми* и *неологизми.* Во неговата основа лежи јонскиот дијалект, што укажува дека на авторот овој дијалект можел да му биде и мајчин јазик. Заедно со јонскиот овде се преплетени црти и од стариот ахајски (микенски) дијалект, од кој директно потекнува класичниот аркадо-кипарски дијалект. Денес тоа се потврдува и од микенските документи кои покажуваат голем број фонетски, морфолошки и лексички особености заеднички со еден слој од хомерскиот јазик. Дијалектното мешање доаѓа од јазичната подлога на која биле составувани песните од кои се користени готови фрази и формули. Во јазикот на Хомер се забележуваат и многубројни црти од атичкиот дијалект, проникнати при последната редакција на поемите пред нивното запишување во Атина за време на тиранот Писистрат во средината на VI в. пред н. е. Освен тоа, во хомерскиот јазик, како личен удел на авторот, има и голем број новоскованi зборови, сложени поетски изрази и зборови во кои се внесени различни фонетски, морфолошки и семантички промени. Кратки вокали наместа овде се продолжени, а долги се скратени според потребите на метарот, што открива дека овие стихови се пееле. Неоспорно, ова е *вештачки јазик,* кој никогаш и никаде не бил во говорна употреба во ваква форма. Сепак, овој јазик станал образец за сите книжевни родови на грчката поезија. Хомеровите поеми претставуваат кулминација и синтеза на усната грчка епска поезија со нејзините јазични особености од различно потекло по однос и на местото и на времето. Како со содржината, така и со јазикот Илијадата го поврзува минатото со сегашноста како и грчките дијалекти од исток и запад, север и југ.

4. Личниот удел на авторот е од најголема важност за создавање на убаво уметничко дело. Тоа го забележил уште Аристотел по однос на Хомеровата Илијада (*Поетика, 23* гл.) кога вели дека Хомер бил чудесно надарен во споредба со другите поети. Тој не се нафатил да ја прикаже целата Тројанска војна, зашто тогаш нејзината фабула би била мошне долга и непрегледна, туку дал умерена големина околу едно единствено и завршно дејство што има почеток, средина и крај, за да може *како едно цело живо суштество* (подвлеченото од П. Хр. И.) да го постигне соодветното задоволство. Поетите на гореспомнатите Илијади ги опевале сите настани од Тројанската војна без концентрирање околу некој важен настан. При таква композиција, раскажувањето може да започне на секое место и да се прекине каде било, но таков состав не може да го држи будно вниманието на слушателите. Во 24 гл. од *Поетиката* Аристотел истакнува дека Хомер „како што е и во многу други работи достоен за пофалба, така и во тоа што е единствен меѓу поетите што знае добро што треба тој да прави" . . . „Другите поети сами ја раскажуваат целата поема, а само малку и ретко подражаваат. Овој (Хомер) пак, по еден краток увод, веднаш воведува маж или жена или некоја друга личност, а ниедна од нив не е без карактер, туку секоја си има свој определен карактер".

Аристотел, како и речиси целата античка традиција, безрезевно му ги припишуваат на Хомер двете зачувани поеми: Илијадата и Одисејата. Меѓутоа, мешаниот јазик и разликите во јазикот на Илијада и Одисеја им дадоа повод на учените александриски граматичари од хеленистичката епоха, посебно на Аристарх (217—145 г. пред н. е.), да се посомневаат дека двете поеми му припаѓаат на ист автор. Подоцна, почнувајќи од времето на рационализмот па до денес, одделни учени филолози со своите анализи откриваат многу автори и во Илијадата. Искажано е дури мислење дека Илијадата претставува механичко здружување на повеќе песни од разни времиња. Но не треба да се заборава дека композицијата на Илијадата е единствена, по зборовите на Аристотел, „како едно цело живо суштество", а такво огранско цело не станува случајно. Тоа може да биде само дело на еден автор. Тој е познат под името Хомер.

Самото име *Хомер* е осамено во грчкиот ономастикон. Тоа е поскоро апелатив, homeros, сложенка од адвербот homou „заедно" и глаголската основа ar- од ararisko „става, прави, составува"; следователно, значењето би, му било слично на она од rapsodos „шивач, кројач" (на песни), или poietes „творец". Познати се и други значења на homeros (заложник, придружник), меѓутоа, првото, „составувач", најмногу одговара како назив на професија, подоцна употребено за лично име. Така, поетот на

Илијадата е анонимен уметник, не му се знае ни вистинското име, ни кој му е татко, ни каде е роден. Десетина градови спореле за честа кој ќе биде признат за негово родно место. Има само разни претпоставки за поетот. Но тоа ни малку не му ги намалува генијалните уметнички способности кои се потврдуваат на секоја страница од Илијадата.

Поетот на Илијадата можел да наследи епска техника, но не и ваква уметничка композиција. Има убави за око и соодветни за намената монументални згради во кои архитектот предвидел да се вградат материјали, дури и монтажни елементи од разни места и фабрики. Неоспорно, имаат заслуги и фабриките што произвеле такви елементи, но славата пред сè му припаѓа на архитектот што испланирал таква концепција и ги димензионирал различните делови и елементи така што да се вклопуваат хармонично во целокупната конструкција. Слична е и улогата на Хомер. Тој искористил готови формули и епитети од постари песни, презел дури и мотиви од митови и култови кои биле веќе оформени до негово време, како на пр. митот за грабнување невеста (повторен во Илијадата во три варијанти[1]) или култот на убавината[2], основен повод (според легендата) за Тројанската војна и за несреќите што ги снашле завојуваните страни. Па сепак, Хомер не е обичен устен пејач (аојд), ниту рецитатор (рапсод), кој можел по нешто да додава во готовите песни како да пришива крпи. Не е можно оваа и ваква Илијада да настанала со механичко здружување на помали песни од разни времиња. Во неа сите делови се поврзани како во жив организам.

5. Хомер се покажува како голем мајстор на композиционата техника со тоа што веднаш нè фрла во матицата на бурни настани, предизвикани од конфликт на силни и важни личности, чиј род во повеќе случаи, било по мајчина или татковска линија, потекнува од богови. Настанот, од пресудно значење, се случил во десеттата година од Тројанската војна. Најсилниот и најличниот ахајски јунак Ахил, горд на својот род од бесмртна мајка, длабоко е навреден од моќниот цар Агамемнон, којшто му ја одзел саканата робинка Брисеида. Поради тоа Ахил пламнува од гнев и омраза кон Агамемнон, се повлекува од борбите и Тројанците ја потиснале ахајската војска предводена од Агамемнон.

Во еден кус период од 51 ден (за кое време се јавил спорот, се развивал со разни перипетии до кулминација и на кра-

---

1 Парис ја грабнал убавата Елена; Агамемнон—Хрисеида, а кога бил принуден да ја врати неа, му ја одзел на Ахил Брисеида.

2 Спорот всушност започнал на свадбата од Пелеј и Тетида, родителите на Ахил, кога божиците: Хера, Атена и Афродита се скарале околу тоа која ќе го добие јаболкото, фрлено од Ирида, на кое пишувало: „На најубавата".

јот дошло до расплет), вештиот поет ги преплел настаните од деветгодишната војна. Повеќето од овие настани им биле познати на слушателите, затоа тие се само патем спомнати. Главната тема на епот е потресната душевна драма на главниот јунак. Развојот на дејството во строго причинско-последична врска произлегува спонтано од судирот на спротивни сили и афекти. Гневот и омразата поради одземена љубов и навредена чест се доминантни. Според филозофот Емпедокле љубовта и омразата се козмогонски сили. Илијадата на дело покажува колку се гневот и омразата убиствени, а како се љубовта, добрината и великодушноста животворни.

Пред ѕидиштата на Тројската крепост Хомер поставил огромна сцена на која извел не само херои од далечното, митолошко минато, туку ги симнал овде и ги вплел во борбата и олимпските богови. Претставата раководена од Зевс, којшто привремено се установил на блиската планина Ида, ја гледале Тројанците од градските бедеми. Оваа претстава ја гледале и ќе ја гледаат безброј генерации од сите времиња. Штом ќе почувствува човек за што овде станува збор, не може да не извика: Mea res agitur (се однесува за мене). Во неа секој може да се најде во секаков случај: во моменти на самоувереност и сомневање, во страв и надеж, во младешка сила и старечка снеможеност. Хомер нѐ води низ сите длабини на човечките афекти што го загорчуваат животот и нѐ издига до Олимп каде што одекнува безгрижна смеа на бесмртни богови и од каде што се гледаат сите убавини на светов. Навистина, не нѐ остава долго да се насладуваме на овој чудесен свет, ни предочува дека смртта не ќе ја избегне никој. Но и покрај тоа со целиот спев тој буди надеж и оптимистичен поглед на живот.

Агамемнон брзо ја увидел својата грешка што го навредил Ахила, видел како народот (=војската) страда поради неговата лекомисленост. Признал:

„Сакам да поправам грешка и неброен откуп да дадам" (9, 120). Испраќа тројца најугледни војводи да го молат Ахила да се врати во борбата и да му пренесат дека Агамемнон му ја враќа Брисеида и му придава и многу други дарови. Но лутиот Ахил ни да чуе.

Кога Тројанците со људморецот Хектора на чело уште повеќе се доближиле до ахајските лаѓи и веќе се обидувале да ги запалат, Ахил сепак му го дал своето оружје на побратимот Патрокла и му дозволил да излезе со Мирмидонците за да го отера Хектора. Патрокло, понесен од првиот успех, навлегол подлабоко во тројанските редови, но загинува од Хектора, којшто му го одзел и оружјето. Ахил разбрал за смртта на Патрокла и ја сфатил својата лична одговорност за грешката што ја направил. Неговото барање преку мајка му: Зевс да го почести со тоа што ќе ги принуди Ахајците да разберат каков јунак навредиле, било исполнето. Но од него произлегле горки и иро-

нични последици. Својата непопустливост ја платил со главата на својот најмил пријател. Нему му било претскажано од мајка му дека, ако се врати во борбата, ќе го убие Хектора, но набрзо потоа и самиот ќе загине (18, 95—96). Свесен дека е виновен за смртта на побратимот, Ахил ги прифаќа последиците. Тоа го издига до херојска фигура. Порано Ахил барал само лична слава, при што отишол премногу далеку кога ги презрел молбите на мудрите пратеници (9 гл.). Сега се кае и го колне гневот:

„Нека сред богој и луѓе ја борбата снема и гневот,
што во беснотија води и сосема разумен човек,
зашто е посладок тој и од мед што се топи и тече
в машките гради и расте ко чад и се крева и шири"...

(18, 107—111 во препев на М. Д. П.)

Првиот гнев против Агамемнона го напушта за да пламне со друг посилен против убиецот на Патрокла:

„Туку и ако е тешко, да пуштиме она што било,
гневот во градите мил да го скротиме ние за нужда;
сега убиецот јас да од милата глава го барам, —
Хектора, зашто сал тога ќе дочекам судбина смртна.

(18, 113—5)

Поради љубовта кон пријателот, која е посилна и повозвишена од љубовта кон жена, Ахил се помирува со судбината, не жали што ќе умре, само да му одмазди на Хектора. Откако добил ново оружје, што за една ноќ Хефајст му го исковал на молба од мајка му, тој тргнува во борба, коси Тројанци и најпосле го убива и Хектора.

Сепак, Илијадата не завршува со гневот на Ахила и со одмаздата над Хектора, туку со помирување на порано жестокиот Ахил со длабоко ужалениот цар Пријам, којшто скришно дошол ноќе кај Ахила да го моли за телото на сина му Хектора. Потресна е сцената кога некогаш моќниот цар приоѓа „на синоубиец маж да му целива ужасна рака" (24, 506), потсетувајќи го на неговиот татко Пелеј. Кај Ахила тогаш пламнува љубовта кон родителот, која е исконска и најсилна. Таа го топи гневот во неговото срце и се пројавува во искрена почит кон стариот Пријам. Неутешно плаче Ахил за татка си, напати и за Патрокла, а Пријам за сина си Хектор, најхрабриот бранител на Троја.

Градација и психолошка мотивираност има не само во гневот на Ахила туку и во неговите љубови кои се од различен вид и квалитет. Љубовта кон жената е себична; заради неа тој барал лична слава. Љубовта кон пријателот е алтруистична; заради неа

5*

тој се пожртвувал. А љубовта кон родителот е безгранична. Таа не раѓа никаков гнев ни омраза. Ахил сега е нежен и великодушно му го предава на Пријама трупот од Хектора, со чиј погреб и завршува оваа сечовечка драма.

Тоа е само дел од основната сижетна линија. Инаку целата Илијада е исполнета со драматичност и сцени што возбудуваат благородни чувства. Борбата на најсилни херои завршува со заемна почит и помирување, како на пр. Диомед кога го разменува оружјето со Главк (6, 119—230), или Хектор и Ајант што „ко пријатели пак се разделиле двата в љубов" (7, 302). Трогателна е разделбата на Хектор со жена му Андромаха (6, 365—496) и др. Убавата Елена е несреќна; таа сознава каква грешка сторила што се согласила да побегне со Париса (6, 344—358).

6. Како што во јазикот го поврза минатото со сегашноста, така и во композицијата Хомер ги здружи борците од славната херојска епоха со олимписките богови, кои се всушност персонификација на козмички сили. Хероите се идеализирани. Тие се повисоки, посилни, многу похрабри „отколку мажите денес", но сепак смртни. Смртта не можел да ја избегне ни силниот Херакле. Боговите, кои ја држат судбината на луѓето во свои раце, се хуманизирани. Претставени се со сите човечки добри и лоши особини, само во поголема мера. Со тоа дистанцата меѓу смртни луѓе и бесмртни богови овде е намалена.

Како што на штитот од Ахила Хефајст ги претставил: земјата, морето, небото и неуморното сонце, па и месечината полна, уште и ѕвездите сите што небото го накитуваат: Плејади, Хијади и снажниот оној Орион, уште и Мечката згора што никогаш не се бања во океанот (18, 480 ss.), а во средината сцени од животот на луѓето во мир и во војна, во веселби и спорови, во труд и одмор, така и Хомер во Илијадата го претстави на сцена целиот свет — физички, општествен, психички и етички. Има и епски преувеличувања, но тие никогаш не се гротескни и невозможни. Сѐ е достоинствено и во границите на веројатното, без патетичност.

На современиот читател можат да му изгледаат крајно фантастични и неверојатни честите интервенции на боговите и во најобични односи меѓу луѓето. Всушност и зад нив се крие психолошка реалност. Кога разгневениот Ахил потегнал меч и сакал да го убие Агамемнона што му ја одзел Брисеида, веднаш од Олимп слетала Атена, божицата на мудроста и негова заштитница:

„одзади Ахила таја за русата коса го фати:
што му се открила сал нему, а друг не ја виде никој"

(1, 197—8)

Тоа всушност означува победа на разумот над афектите. Нејзините зборови:

„туку ај сопри го бојот и вон не вади го мечот,
ами со зборови карај го ти; нека сврши со тоа"

(1, 210—211)

можат да се разберат како рационална мотивација за откажување од намерата веднаш со меч да го реши спорот.

Решението на Зевс да го почести Ахила за навредата што му ја нанел Агамемнон со тоа што ќе им помага сега на Тројанците, означува надмоќност на Тројанците додека Ахил отсуствувал од борбата. Во прво време Ахајците и без Ахила добро се држеле (природно), но кога Тројанците го забележиле отсуството на Ахила, се засилиле и за малу ќе им ги запалиле лаѓите. Кога, пак, излегол во борба Патрокло со оружјето на Ахил, Зевс му направил на Хектор „плашливо срце" (16, 656). И тоа е толку природно. Хектор, капнат од умора и борба, кога го видел оддалеку оружјето на Ахила, помислил дека Ахил се вратил во борбата и сосема е нормално што се уплашил. Од страв не се слободни ни боговите пред громовникот Зевс.

Често се истакнува големата *природност* кај Хомер. Неговото творештво е, всушност, имитирање на природата. Природата секој момент твори безброј созданија, ги украсува со најголема, мајчинска љубов, ги вооружува и ги пушта во живот којшто е постојана борба за опстанок. И Хомер со еднаква љубов и објективност ги претставува не само ахајските борци туку и Тројанците и ги пушта да се борат и убиваат. Кај него нема трага ни од национална ни од социјална пристрасност — квалитет со кој денес малцина можат да се пофалат. Со ваквиот толерантен однос тој ги спечалува симпатиите на сите луѓе. Издигнат високо над сите прегради што ги поставуваат луѓето, тој им припаѓа на сите народи и на сите поколенија од сите векови.

Хомер ни претставил цела галерија (стотици) личности, сите индивидуализирани, сите различни. Како во природата што нема ни два листа еднакви, така и кај Хомер нема два исти карактера. Дури и имињата на неговите херои не се случајни. *Терсит* (што значи дрзок, смел), иако по надворешност е насликан грд (2, 211—241), е одреден од Хомера да искаже најостар протест против царевите ненаситни на добивка.

Колку многу бил соживен со природата Хомер, се гледа од неговите многубројни споредби и раскошни споредбени венци. Целата природа служи како декор на огромната сцена под Троја. За секој од настаните Хомер наоѓа соодветна паралела во природата. Така, Илијадата го слика целиот свет со сета негова разнообразност.

На грчки *свет* (kosmos) значи „ред“. И латинскиот назив mundus (свет) означува ornatus „украсен“. Според старите грчки филозофи, а и според Хомер, редот и хармонијата како во физичкиот, така и во моралниот свет почиваат на рамнотежа од противни сили: топло—ладно, тврдо—меко, горко—слатко итн. Ако некој од овие елементи претегне, се расипува рамнотежата, се губи редот и хармонијата, настанува монархија на еден елемент. Тоа се однесува како на макрокозмосот така и на сите сфери од микрокозмосот. Физичкото здравје на човека почива на ваква рамнотежа. Штом таа ќе се расипе, се јавува болест (Алкмајон, V в. пред н. е. fr. 4). Иста е положбата со психичкото и етичкото здравје.

Преку забавно подражавање на бурни и спокојни настани меѓу луѓе, богови и во природата, Илијада содржи порака дека во чувствата на луѓето треба да има баланс, инаку неизбежни се негативните последици. Мерата ја пречекорил Патрокло. Просто заслепен од првиот успех, тој во срцето посакал сам да ја урне Троја. Му се спротиставил дури и на Аполона и паднал од раката на Хектор. И Хектор претерал кога го облекол на себе оружјето на Ахила и се заканувал да го фрли убиениот Патрокла на „кучкине тројски“. Во моментот на највисокиот триумф, херојот сам станува причина за својата сопствена пропаст. Подигравањето со мртовецот не е дозволено. Таков чин повлекува казна од боговите. А Ахил тоа го пречекорил кога го врзал убиениот Хектор за својата колесница и го влечкал околу тврдината на Троја пред очите на неговите најмили и околу гробот на Патрокла. Но и Хектор бил љубимец на боговите и дрскоста на Ахил не можела да остане неказнета. Сепак за тоа во Илијадата не се зборува. Таа завршува, како што спомнавме, со помирување. На земјата се мири Ахил со Агамемнона и Пријама, а на Олимп Зевс со Хера и со другите богови. Само љубовта од оној највисок ранг (philanthropia) останува. Таква сеопфатна љубов Хомер им остана во наследство на поколенијата.

*Формата на Илијадата*

7. За вкусот на современиот читател Илијадата изгледа премногу долга. Поради тоа некои го губат трпението за континуирано читање на целиот спев. Впрочем, тоа нешто е забележено и порано. Уште Хоратиј констатира дека Хомер наместа дреме. Поради оваа причина и Прличев се обидел да ја скрати Илијадата, препевајќи ги само сјајните места. Навистина, Илијадата би имала далеку посилен драматски ефект ако би се свеле борбите на една третина. Но тоа веќе не би бил Хомер, ни онаа сеопфатна Илијада. И природата има не само убава, светла страна, каде што е сè распеано, туку и друга, каде што ца-

рува постојана борба на сите против сите. Овие контрасти, како во природата така и во Илијадата се чудесно и хармонично поврзани во едно неделиво цело. Илијадата во оваа форма е совршена, нема што да ѝ се додаде, ниту нешто да ѝ се одземе.

Неоспорно, во Илијадата има и нехомерски и похомерски елементи. Хомеровата Илијада, со сето дотогашно наследство, била нешто малу пократка од оваа што дошла до наше време. Многу пасуси, повеќето кратки, се подоцнежни додатоци од рапсоди што оделе од место на место и ја рецитирале поемата. Во научните изданија на Илијадата и во попедантните преводи, тие места се дадени во загради. Но дури и кога би се изоставиле тие стихови, што никако не би се одразило на целината, пак за читателите од кое било време Илијадата би изгледала опширна. За рецитирање, односно пеење во придружба со инструмент (форминга) на целиот текст, се потребни неколку дена.

Поемата содржи многубројни дигресии (описи, вметнување на нови епизоди кои се во поголема или помала врска со главното дејство), но тие, по секоја веројатност, не им биле здодевни на слушателите. Да им биле такви, слушателите би кренале раце и пејачот би гледал да го скрати текстот, а не да го проширува.

Што е тоа што го задржувало вниманието на слушателите да не ослабне при рецитирањето на вака опширен текст? — Пред сè самата драматична содржина која, иако во голем дел позната, на слушателите им била секогаш интересна. Освен тоа, и формата во која е испеана поемата ги освојувала слушателите. Хексаметарот е стих кој најмногу одговара за епската поезија, како што забележува и Аристотел (*Поетика*, 24 гл.). „Тој е најстабилен и најволуминозен од сите метри. Затоа епското прикажување ги надминува сите други по опсег . . . Самата природа учи да се земе соодветниот метар". За сериозните настани во епот одговара и достоинствен ритам, каков што содржи хексаметарот.

Хексаметарот, составен од шест стапки, одн. такта (heks +metron), е мошне сложен стих. Во старогрчкиот тој е построен врз принципот на сменување долги со кратки слогови. Првите пет стапки во хексаметарот можат да бидат дактили или спондеи, а шестиот спондеј или трохеј. Почетните слогови од секоја стапка се долги и тие се носители на ритамот, во современата тонична метрика на нив паѓа акцентот. Со сменувањето на различните метри (дактили со спондеи) во овој стих се постига голема разнообразност, флексибилност и мелодичност. Во оригиналот се можни 32 варијанти на хексаметарот.

Музикалноста и ритмичноста на стихот уште повеќе се збогатува со *yezurnte (caesura* — пресек) што ја делат стапката и *диерезите* (diairesis — делба) меѓу стапките. Тоа се паузи кои можат да се направат на повеќе места во стихот. Додека во

нашиот десетерец паузата доаѓа секогаш зад четвртиот слог, (сп. на пр.:

Седит Марко / на диван високи,
книга пеит / под мустак се смеит . . .

што создава извесна монотонија — во хексаметарот, којшто е составен од два нееднакви дела, монотонијата е разбиена со паузите што доаѓаат на различни места, а стихот во целина пак останува ист. Најчести цезури се: 1. зад првиот слог на третата стапка, т.е. зад петтата полустапка (грч. penthemimeres, лат. semiquinaria); 2. зад првиот краток слог во дактилот од третата стапка, одн. зад третиот трохеј (гр. kata triton trochaion, лат. post tertium trochaeum); 3. зад првиот слог во четвртата стапка, т.е. зад седмата полустапка (грч. hephthemimeres, лат. semiseptenaria). 4. Од диерезите најчеста е т.н. *буколска диереза* меѓу четвртата и петтата стапка, која е во Илијадата мошне честа (околу 60% од стиховите имаат буколска диереза). Во случаите кога има цезура „седумполустапна" (3) или буколска диереза (4), тогаш обично се јавува една помала пауза најчесто во втората стапка. Шематски варијантите на цезурите и диерезите во стихот вака изгледаат:[3]




1. Јас од Пајонија сум // од далечната грутчеста земја (21, 154)
2. Појди и влези му в чадор // на цар Агамемнон Атреев (2, 9).
3. Каков што збор ќе изговориш ти, // таков ист и ќе чуеш (20, 250).
4. Синот Атреев, / јуначкиот цар, // и божескиот Ахил (1, 7) итн.

8. Рими во хексаметарот нема. Тие што се јавуваат понекаде, сосема се случајни. Музикалност во хексаметарот се постига со други стилски средства, главно, со ономатопоеи и алитерации. Со повторување на одделни вокали или консонан-

---

3 Со оглед на читачката публика за која е наменет написов, наместо со оригинални стихови на грчки, овде приведуваме илустрации со примери од препевот на Хомеровата Илијада од М. Д. Петрушевски, „Македонска книга", 1982.

ти се изразува звуковно подражавање на некоја физичка појава: грмење, ѕунење на стрели, шум на морето и сл. И овие фигури ќе ги илустрираме со по еден-два примера пак со стихови од македонскиот препев:

а.а.: Него *А*тен*а* в *А*тин*а* г'остав*и*л*а*, // во хр*а*мот свој бог*а*т (2, 549).
б.б.б.: Другари *б*идете мажи. // спомнете ја *б*ојната *б*одрост (16, 270).
п.п.п: За да *п*рославиме сина *П*елеева, // *п*рвиот јунак (16, 271).
с.с.с.с.с.с: *С*ам од кораби *с*краја *с*и испуштил *с*трела и *с*еднал (1,48).

Не помала улога играат и богатите описи на природата, дадени како појаснувања на некој настан од епот. Има споредби со сите природни појави: шумски пожар, снежна зима, виножито, ноќ и ведрина, целиот животински и растителен свет, разбрането море и ѕвездано небо. Некои од споредбите се мошне долги. Тоа од една страна го забавува развојот на главното дејство, но од друга ги одмора слушателите за да можат отпосле со побудно внимание да се вклучат во токот на драматичните настани под Троја.

9. Така, сеопфатната содржина на Илијадата добива завршен израз и со надворешни средства. Овде е постигнато перфектно единство на содржината со формата. Преку различните варијанти на хексаметарот, овозможени со сменување на дактили и спондеи, како и со различните цезури и диерези, можат да се изразуваат секакви душевни состојби на личностите што зборуваат и дејствуваат во поемата. Со почестата употреба на дактили се изразува возбуденост од радост или лутина, со спондеи — болка, молитва, очајание. Тоа е кај Хомер усогласено до совршенство. Звуковните средства со честите ономатопеи и алитерациии придонесуваат и за слуховно восприемање на настаните и природните појави. Многубројните раскошни споредби и поетски описи, пак, оживуваат визуелни претстави од универзални размери. Изразена на ваков начин, драматичната содржина полна со народна мудрост доставува големо задоволство.

Во таа севкупност, всушност, се крие и силата на Илијадата да устои на сите векови. Тоа ја прави и книга на сите народи. Во зависност од тоа колку успеал преводот, одн. препевот, да се доближи до оригиналот и да ги пренесе особеностите на хомерскиот поетски јазик и стих, толку повеќе Илијадата се приопштува кон националната култура на чиј јазик се преведува и станува нејзин дел.

*Петар Хр. ИЛИЕВСКИ*

## МНОГУГЛАСНО ЕХО НА ВРЕМЕТО

(Придонес на Меша Селимовиќ кон науката за книжевноста)

„Книжевноста е повеќе отколку естетиката — таа е самиот живот и поради тоа и на неа треба да се гледа како на дел од животот.

А. Барац

Меша Селимовиќ припаѓа кон кругот на реномирани југословенски писатели кои истовремено и создаваа и толкуваа книжевни дела (Исидора Секулиќ, Вељко Петорвиќ, Милош Црњански, Мирослав Крлежа, Тин Уевиќ, Блаже Конески и цел ред други).[1] Селимовиќ ја дели судбината на овој круг писатели, со оглед на тоа што неговите трудови од историјата на книжевноста и книжевната критика секогаш биле во сенката на признатото белетристичко дело. Меѓутоа, лесно е да се докаже дека значењето на овие трудови е многустрано. Тие помагаат појасно да се осветлат многу феномени на книжевното дело, а истовремено претставуваат и неопходен елемент за утврдување на Селимовиќевата творечка генеза, на неговите философски, естетски, етички и поетолошки определувања. Без нив би било неможно добро да се конституира писателовата експлицитна поетика.

„Секој современ писател е, вели по тој повод Селимовиќ, истовремено и критичар. Критичката свест, без оглед на тоа дали пишува критики, е нужен предуслов за создавање односи кон она за што се пишува. Од критичката свест, и способноста за анализа, до пишаната критика има само еден чекор. И сè повеќе има белетристи кои пишуваат критики, есеи, огледи, за разлика од поранешните времиња кога тие две работи биле главно одделени. Современиот писател, покрај талентот кој е нужна претпоставка, мора да знае за книжевноста, естетиката, филозофијата, исто толку колку и добриот есеист. Тоа е веро-

[1] Во едицијата *Српска књижевна критика*, што заеднички ја издаваат Институтот за книжевност и уметност во Белград и „Матица српска" во Нови Сад, повеќе книги се посветени на писатели-критичари.

јатно и причина што денес повеќе не постојат семожни критичари — учители и арбитри".[2] Писателот не може никој подобро да го разбере од другиот писател. Како homo duplex (писател и критичар), современиот творец открива „дотогаш непознати простори во себе и околу себе", му помага на читателот полесно да вникне во суштината на делото, во „егзистенцијаното јадро", во прикриените значења и во „внатрешната смисла на прикриените значења и во „внатрешната смисла на појавите". Гледано во тој контекст, книгите на М. Селимовиќ *Есеји и погледи* („Веселин Маслеша", Сарајево, 1966), *За и против Вука* („Матица српска", Нови Сад, 1967) и *Писци, мишљења и разговори* („Слобода", Београд, 1979) многу се драгоцени.[3]

Најголемиот дел од трудовте на Селимовиќ припаѓаат кон историјата на книжевноста. Оваа дисциплина на науката за книжевноста тој ја смета репрезентативна. Таа дава можности за откривање на факти кои помагаат за „запознавање на светот", одвојување на „живите" (трајните) од историските вредности. Наспроти сите присутни тенденции на дезинтеграција на научните дисциплини, тој се залага за процес на конвергенција а тоа значи — примена на интегралниот поглед на свет, „бидејќи животот не може да се дели на сектори ни да се посматра изолирано. Целокупноста на животот и неговиот интензитет, содржан во динамиката на разновидните елементи, бара и сеопфатност на посматрањата и симултаност на прикажувањата. Занемарувањето на која било компонента на човековото доживување, а тоа е секогаш одредување спрема светот, доведува до осиромашување на човекот и сликите на животот". Специфичниот ангажман го покажува книжевниот творец во сите сфери на творештвото. Книжевното дело, па и толкувањето на делото, ја остварило својата мисија ако во него се чувствува „здивот и мирисот на животот". Секој творец, оттука, мора да биде „опседнат од реалноста", било да се работи за манифестации на појави било за латентни, кои делото ги сугерира. Во средиштето на секое творење е присутен стремежот да се открие и мислата на егзистенцијата.

Во книжевноисториските студии и огледи (претежно од историско-биографски тип) Селимовиќ ги актуелизира и проб-

[2] К. Е. Мањи по тој повод пишува: „А со кое право писателот смее да допушти другите да објаснуваат она што тој, со својата вокација, е должен да го стори".

[3] *Сабрана дела* на Меша Селимовиќ до денеска се издадени трипати. Најнапред сараевската „Свјетлост" објави седум книги (1970). Потоа белградската „Слобода" и риечкиот „Отокар Кершовани" ги објавија *Дела* по втор пат, во осум книги (1975). Најновото издание го објави белградската „Слобода" во десет книги (1979).

Приведените книги од науката за книжевност се објавувани повеќе пати. Студијата *За и против Вука* ја објави сараевска „Свјетлост" 1970 и 1972 г., а уште двапати е објавувана и книгата *Писци, разговори и мишљења* (исто така во Сараево, 1970 и 1972 г.) Писателот, значи, секогаш сакал читателот да го запознае и со овој сегмент на творечкиот опус.

лематизира оние прашања што ги смета за релевантни за времето во кое настанале и кои се еднакво актуелни и за нашево време. Тој смета дека секое дело мора да биде „многугласно ехо на времето", мора да содржи трајни вредности, а врз основа на таквото мислење може да се заклучи дека *вреднувањето* го издвојува како примарна задача на науката за книжевноста. На тој начин книжевноста се изедначува со другите области на духовните дејности. Како резиме на овој став, што Селимовиќ го изложува по различни поводи (експлицитно или во интерпретација на туѓи книжевни дела), може да се наведе неговата мисла дека книжевноста е „незаобиколно срдство на народот на повисоко ниво", а таквото значење на книжевното творештво, природно, бара и зголемена одговорнст на книжевните работници. Тоа е една од централните естетски идеи што повеќе пати ја повторувал и дополнувал овој писател.

Своето научно интересирање Селимовиќ го посветува на не голем број творци и дела (Марко Марулиќ, Вук Караџиќ, Стеван Стремац, Јован Дучиќ, Аугуст Цесарец, Хасан Кикиќ, Иво Андриќ и Милан Богдановиќ),[5] како и на низа релевантни проблеми (на развојот на повоените југословенски книжевности, на меѓунационалните односи во културата, односно на општеството и книжевноста).[6] Своите естетски и поетски определувања, навистина со сфатливи метаморфози (особено во четириесеттите и педесеттите години), најпрецизно ги искажа во низа мошне интересни разговори со новинари и писатели, публицисти и критичари. Во нив нуди неопходни сведоштва не само за светот на сопственото дело туку и за низа егзистенцијални и онтолошки дилеми. Докрај оддаден на книжевноста и толкувањето на книжевноста, Селимовиќ сериозно и со умеење медитира за многу феномени на книжевното творење, а посебен придонес остварува во сферата на психологијата на творештвото. Неговите размислувања, и кога не се лишени од извесни

---

[4] Во списанието „Живот" (год. XXXI, бр. 3—4, 1982, стр. 199—220) Радован Вучковиќ објави обемна и интересна студија „Меша Селимовић". Во истиот број на списанието Мира Миљановиќ објави „Кратка био-библиографија" (стр. 233—237).

[5] Во книгата *Есеји и огледи* се објавени следните прилози: „ЈУДИТА Марка Марулића" (1959), „Рат за језик и књижевност" (1964), „Стеван Сремац" (1951), „Аугуст Цесарес" (1964). Во книгата *Писци, мишљења и разговори се* препечатени трудовите за Стеван Сремац, Х. Кикиќ, А. Цесарец, а се објавени и нови: „Поетско дјело Јована Дучића", „Јубилеј наше културе" (1972) и „Између истока и запада" (1972). Како што се гледа, Селимовиќ интензивно се занимава со науката за книжевност во почетокот на шеесеттите години.

[6] Во одделот на книгата *Писци, мишљења и разговори* („Мишљења", стр. 225—272) се објавени трудовите: „Двадесет плодних година" (реферат на V конгрес на Сојузот на писателите на Југославија, Белград, 1966), „Поводом написа „Како су уређена и редигована Сабрана дела Јована Дучића" (полемика со Ели Финци, „Политика", 30. III 1969); „Међунационални односи у култури" и „Друштво и књижевност".

антиномии, покажуваат специфичен пристап, по кој во многу што е сличен на Иво Андриќ.[7]

Селимовиќ е свесен за фактите дека ни одблиску не можат да се исцрпат сите значења на книжевното дело. Во неговите трудови науката за книжевноста оттука нема книжевни парадигми кон кои слепо се придржува, нема закостенети методолошки шеми, ниту сведување на поливалентните значења на делото во одреден критички или аналитички систем („системите во критиката, коишто по малку значат и шаблони, не се добри, и ниеден не се додржал", вели тој). Селимовиќ е истражувач со љубопитен дух, со специфичен нерв за автентични вредности, подготвен да се препушти на *книжевното доживување*, на онаа магија на дејствување на делото. Дисциплинирано одрекувајќи се од големиот број теми за кои би можел да расправа, тој настојува преку конкретното дело да стапи во контакт со глобалните идеи на времето во кое настанувало. Поради тоа неговите книжевно-историски студии и огледи, и кога се многу опфатени, и кога не се работени со современа, модерна методологија на студиите на книжевноста, дејствуваат јадровито, понекогаш навидум и незавршено. Во ниту еден единствен пример тие не се оптоварени со гломазна научна апаратура. Поради живиот и комуникативен, литературно обоен стил на научното излагање, во кое често се преплетуваат јазикот на книжевноста и јазикот на критиката, во кое силно се чувствува „духот на субјективноста", неговите трудови се читаат со посебно задоволство. Тие по својата литерарност можат да се мерат со сличните трудови на Блаже Конески.[8]

Во своите научни трудови Селимовиќ укажува на значењето на *социјализација на уметноста*, притоа не запоставувајќи

[7] За таа паралела исцрпно има пишувано Мидхат Бегиќ во трудот „Истраживање људских судбина" (објавен во книгата *Критичари о Меши Селимовићу*, стр. 9—17). Бегиќ потсетува на фактот дека Селимовиќ и професионално бил заинтересиран за науката за книжевноста како гимназиски професор во Тузла (пред војната), потоа како професор на Вишата педагошка школа (од 1947) и доцент на Катедрата за историја на југословенските книжевности на Филозофскиот факултет во Сараево (од 1950 година).

[8] За тоа опширно см епишувале во одделот на книгата *Поетика Блажа Конеског* кој се вика „Допринос Конеског науци о књижевности" стр. 102—121. Книгата годинава ќе биде објавена на српскохрватски и македонски јазик во Белград и Скопје.

Литерарноста на Селимовиќевата студија најубаво ќе ја илустрира пасажот во кој авторот зборува за односот на црковнословенскиот и народниот јазик: „Јазикот на црквата на писателите и повисокиот граѓански слој е способен за изразување одредени апстрактни поими, но е свечено укочен, со мирисот на пожолтените книги, на темјан, на ќелиска затвореност, на стилизиран бидермаерски деликатес (...) Вуковиот јазик, јазикот на селаните и овчарите, жив и свеж, мириса на нива, на планински ветар, на крв, пот, пркос, на широки простори на животот со сè што е во него добро и зло, убаво и грдо" (стр. 35). Тоа е апокрифен јазик, „природен како дишењето".

го ни значењето на *естетизацијата*. Во таквиот став препознаваме една од главните одлики на културниот модел во кој ги формирал своите основни естетски поетолошки определувања (во триесеттите години на овој век). Науката за книжевноста тој ја смета за секундарна дејност во однос на книжевното творештво, а од тоа произлегува дека и својата книжевно-историска и критичка работа ја смета секундарна во однос на белетристичката. Ова, меѓутоа, не значи дека во книжевно-историските и критичките трудови не вложува максимум интелектуална и креативна енергија, бидејќи во сè што создава овој писател настојува да изрази со полна мера на креативност. Навистина, понекогаш тоа не му го оневозможува анахронатa методологија на книжевната анализа што ја применува.

Познат како творец со широка култура, ерудиција и акрибија, тој многу внимателно ги истражува сите достапни извори (историските архиви, граѓата, ракописите, кореспонденцијата и периодиката, сведоштвата на современиците, сведочења та на самите писатели за кои пишува, сè што придонесува за подлабоко проучување). Импонира неговата претходна подготовка и начин на кој од множеството достапни информации ги одбира оние што ќе му ги соопшти на читателот. Од една страна, тој се чува од произволностите кон кои мами критичката интуиција, но се отргнува и од оние заклучоци што му ги нуди емпиријата во вид на догматизирани системи на мислење или закостенети вредносни скали, од друга страна. Тој не создава аналитички систем со чија помош полесно би се рационализирала книжевната материја.

Со оглед на тоа што книжевното дело претставува специфичен вид комуникација, очигледно е дека и толкувањето на тоа дело мора да смета на специфичност на комуникативноста. Не одрекувајќи ги нив, но и не мистифицирајќи ги подлабоките значења на одделните слоеви на книжевните дела (писателот нема симпатии за експресионизмот и надреализмот, на пример), Селимовиќ со помош на емпиријата и интуицијата настојува да укаже на најважните слоеви на одреденото дело, на творечките карактеристики, на одредниците на поголемиот книжевен опус. Книжевниот аналитичар мора да помогне да се намали тоа „ритче од печатена хартија и цела планина неточности и недоразбирања" што плодниот писател ги создава помеѓу себе и читателот. Во тоа многу му помага беспристрасниот „суд на времето", но евидентно е дека аналитичарот со својата работа придонесува, во помала или во поголема мера, за судот на времето". Трудовите од науката за книжевноста мораат да претендираат на трајност во иста мера во која тоа го прават белетристичките дела.[9] Современата наука за книжевноста на тој начин

---

[9] Во книгата автобиографска проза *Сјећања* Селимовиќ по тој повод пишува: „Освен тоа, зарем не е подобро јас сам за себе, додека сум

ја враќа довербата на читателот во разнишаниот и често оспоруван степен на егзактност.

Нездравата научна амбиција Селимовиќ исто така ја смета за пречка во остварувањето на вистинскиот „контакт“ со книжевното дело. Затоа често ја нагласува мислата дека аналитичарот, без оглед на тоа дали се работи за студен книжевен историчар или вехементен критичар, како што самиот вели, мора да пристапи кон делото неоптоварен со априорно поставени цели, системи и шеми коишто го усмртуваат живиот пулс на уметничкото дело. Слично на Милан Богдановиќ, тој книжевноста ја смета за *мисија*. За да успее во основната намера, книжевниот аналитичар освен талент мора да поседува и афинитет за живата книжевна материја, мора да биде храбар и мора да има значителна претходна подготовка.

Писателот го брани интегралниот реализам, наспроти „приземниот реализам“. Од теоријата на реализмот, којашто не можеше да биде заменета од ниедна друга книжевна парадигма, тој презеде две поетолошки определувања: се залага за *вистинитост* и *искреност* на секој книжевен исказ. Овие две особености аналитичарот е во состојба да ги покаже само ако се идентификува со книжевното дело, бидејќи „критиката е единствено можна како разбирање и љубов“ (и Андре Бретон исто така верувал дека критиката единствено може да постои како љубов). Притоа треба да се спомене дека терминот „критика“ Селимовиќ го употребува како синоним за секој вид истражувања на книжевноста. Освен тоа, тој луцидно укажува на опасноста од недостиг на дистанца. „Критиката е за мене неразбирлива работа од две причини. Со книжевното дело можеме да се идентификуваме или да не се идентификуваме. Ако се идентификуваме, тогаш не можеме да бидеме критични. Ако не се идентификуваме, не можеме да го разбереме“. Според тоа, мудро предупредува писателот, непрестајно е присутна опасноста од промашувања и недоразбирања. Автентичниот книжевен аналитичар се препознава, според него, по готовноста да ја соопшти вистината, по творечката и моралната храброст, личната култура и по „значајното изразување на смислата за книжевната реч, за нејзината внатрешна убавина, како и по реткиот дар својот суд да го каже сигурно, сликовито, суштински точно“ (модел на таков критичар е Милан Богдановиќ). Сето ова укажува на сложеноста на аналитичката постапка, зашто Селимовиќ е свесен за многуте антиноми ишто постојат во делото. Тоа е непрестаен предизвик за секоја генерација. Секое „големо дело останува и секогаш сведочи само за себе, со својата непромен-

---

жив, она што го знам, туку други, кога ќе умрам, да пишуваат за мене што не знаат, а јас во гробот жив да се изедам што никому не можам да му одговорам според заслугата“.

лива суштина, а секој збор за него поминува или останува, според тоа колку е мудра и праведна, па ни тогаш не е важна таа туку делото", вели тој парафразирајќи ја мислата на Исидора Секулиќ.[10]

Секој критички суд мора да биде добро аргументиран, било да е посветен на елементите на книжевното дело коишто дејствуваат врз емотивниот било врз интелектуалниот свет. Книжевното дело е белег во времето. Во таа смисла треба да се сфати еден од цитатите преземан од *Кур'анот;*

„Ги повикувам за сведоци мастилницата и перото и на што се пишува со перото".

На крај, како важно Селимовиќево определување треба да се истакне неговото инсистирање врз творечкиот индивидуалитет, бидејќи е многу опасно да се сведе одредено дело, со помош на упростената поетика или со „мртвите правила без вредности за поетското творење", само на една „мисловна или идејна формула".

Една од особеностите на аналитичката постапка на Меша Селимовиќ досега малку е спомнувана. Во рамките на книжевно-историските текстови не ретко може да се најдат елементи на општото културолошко, потоа специфично теоретското, вехементно-критичарското и есеистичко-биографското промислување, што е многу блиску до барањата на современата методологија на науката во дел од студијата во кој се споредува десетерецот на епската народна песна и Његошевиот десетерец. Воочувајќи ги многубројните разлики меѓу нив, Селимовиќ тврди: „Десетерецот на *Горски венец* е сосема поинаков отколку народниот, најчесто без цезура, без прекинување и паѓање, цврст, целовит (...) Његошевиот стих не се заморува, нема паѓање, динамичен е, мислата го пречекорува опасното место, ја влече напред желбата да се извикне, веднаш, експлозивно, своја и особена, далеку од секое општо место, од општите зборови, од општиот ритам" *(За и против Вука,* стр. 131).

Како книжевен критичар, Селимовиќ „сака да бара скриени пориви во делата на писателите, да пронаоѓа врски помеѓу нивните идеи и времињата во кои живееле, да ги открива психолошките компоненти на нивното творештво и дејствување". Есеистиката го одмора, според сопственото сведочење, од напорната работа на романот, „во кој максимално се ангажира целокупната рационалност на мислењето". Во полемиката со Ели Финци, Селимовиќ покажува култивиран полемички став, а во многуте разговори што ги водел не пропуштал да потцрта

[10] Во трудот „Проблем критике и критичарских талената" Исидора Секулиќ има напишано: „Нема еден, ами безброј примери, дека првата автентична критика на едно автентичното дело стигнала со задоцнување од сто и повеќе години. А ако автентично дело добие неавтентична критика, тогаш воопшто ништо не се случило. Делото живее без критика, а критиката не живее ниту со делото ниту без него".

дека сите писателски искуства рефлектираат на одреден начин во оствареното дело, та се, во суштината, сите дела — автобиографски. Во вид на поетска апофтегма, писателот тврди: „Но со пишувањето човек најлесно се ослободува од разните заблуди за пишувањето". Целокупниот творечки и научен опус на овој писател е проникнат со хуманистичката визија (Селимовиќ повеќестрано инсистира на мерхаметот, универзалниот хуманизам, тврдејќи: „хуманоста е реалност").[11]

Неговите трудови од науката за книжевноста немаат изедначен дострел, методолошки понекогаш се анахрони, но жанровски се разновидни. Најзначајна студија му е *За и против Вука*,[12] во која авторот ги соопштува естетските идеи и ги резимира своите творечки и животни искуства во текот на изминатите децении, од најшироко културолошко стојалиште, потоа, гледиштето на науката за книжевноста и науката за јазикот. Со неа е многу слична студијата „Хасан Кикиќ". Ригорозните критериуми ги задоволуваат погледите „Јудита Марка Марулића", „Аугуст Цесарец" и „Поетско дјело Јована Дучића", како и двата есеја: „Јубилеј наше културе", посветен на книжевното дело на Иво Андриќ, и „Критичарска доследност Милана Богдановића". Најмали дострели Селимовиќ остварува во огледот „Стеван Стремац" и во есејот „Између истока и запада" (исто така посветен на Андриќ). Врз основа на сево речено, очигледно е дека сите трудови на Селимовиќ, без оглед на значењето, бараат многу посериозни анализи од досегашните.[13]

*

* *

Студиите, огледите и есеите на специфичен начин го покажуваат односот на Селимовиќ спрема културната и книжевната

[11] Несомнено Селимовиќ ги искажува своите најинтимни уверувања кога пишува: „На бесмислата на животот и ефемерноста им се противставува само уметноста, а имајќи ја на ум Андриќевата мисла дека уметноста создава предмет „за еден потраен и позначаен живот".

[12] Пред оваа студија Селимовиќ го објави трудот „Рат за језик и књижевност", најнапред во сараевското списание „Живот", 1964 год., бр. 11—12, стр. 3—30, а потоа во книгата *Есеји и огледи*, за потоа да ги инкорпорира во студијата *За и против Вука*.

[13] Во книгата *Критичари о Меши Селимовићу* („Свјетлост", Сарајево, 1973, приредила Разија Лагумџија) само трудот на Јован Вуковиќ „Меша Селимовић о Вуку и нашем књижевном језику" е посветен на овој вид Селимовиќево творештво. За оваа студија пишувале уште: Воислав Максимовиќ („Нов третман Вукових противника, „Живот", год. XVII, бр. 6, 1968., стр. 84—85), Предраг Протиќ, („Око Вука и његове борбе", Савременик", год. 1967, бр. 12, стр. 504—506) и Радоица Таутовиќ („После Вука — куда?", „Израз", год. XII, бр. 3—4, 1969, стр. 337—340).

традиција.[14] Анализирајќи го значајното поетско дело на хрватската книжевност *Јудита* на Марко Марулиќ, тој ги регистрира оние универзални поетски идеи коишто се вклопуваат во глобалните идеи на нашето време („Овој поет не одел со затворени очи низ животот; ги гледал тој луѓето и знаел за нивните неволји. И најсилен е, највистински, најколоритен кога говори за животот"). Селимовиќ правилно согледува дека егзистенцијалните проблеми се во коренот на сите културни и книжевни реформи. Пишувајќи за судирот на поборниците на Вуковите национални, културни, книжевни и јазични реформи, од една страна, и неговите противници, од друга страна, тој правилно заклучува дека тука не се работи само за научен спор туку и за „судир на верско-феудален конзерватизам и национално-ослободителен динамизам". Тој умее да го издигне предметот на расправата и да го посматра во многу широкиот контекст на настаните, инсистирајќи врз поврзаноста на многуте облици во кои се изразува. При тоа тој покажува оригиналност, умее да ги одвои пластовите на традиционалното од современото мислење. Во студијата *За и против Вука* оригинално стојалиште претставува залагањето на Селимовиќ за „средниот стил" (stilus medius),[15] при што тој најнапред укажува на извонредното значење на Вуковите реформи, но истовремено укажува и на неопходноста,

---

[14] Судејќи според тоа што некои есеи и статии не ги внесол во *Сабрана дела,* може да се заклучи дека писателот не им придавал поголемо значење. Таков е случајот со прилозите: генезата на настанувањето „Јазавац пред судом" на Кочиќ, „Новеле Томаса Мана", за проблемите на босанскохерцеговската книжевност „Заљубени пјеснички језик" (за Гаврил Стефановиќ Венцловиќ), за книжевните опуси на Десанка Максимовиќ, Густав Крклец и Иво Андриќ (1952), „О моралном ангажовању поезије" (1963), „Увријеђена књижевност" (1963), „Животна и умјетничка чињеница" (1964). Слично е и со книжевните прикази (поезијата ја Бранко В. Радичевиќ и на Владимир Черкез, *Собрана дела* на Иво Кипико, избрани текстови на Томас Стерн Елиот), театарски (драмата на Антон П. Чехов) и филмски (го прикажа домашниот филм „Мајор Баук").

Посебно е значајна работата на Селимовиќ врз издавањето на југословенските писатели и дела. Ќе ги наброиме најважните: *Сабрана дела* на Јован Дучиќ, избор на раскази на Иво Андриќ, Хасан Кикиќ, Јанко Веселиновиќ и Звонимир Шубиќ, потоа избор на народни песни за Првото и Второто српско востание, како и избор на книжевни трудови од 1941 до 1951 година.

[15] Повеќе пати Селимовиќ го нагласува фактот дека народниот јазик нема „умозрителни мисли" и „внатрешни поњагија". Затоа треба да се дополни со т.н. „среден стил" или „слог". Авторот вели дека „постои можност врз широка основа на народниот јазик да се создава среден стил, единствено можен во книжевноста, кој не се идентификува со народниот јазик, но не му противречи", односно: „Средниот стил е единствена можност да се оствари индивидуалниот книжевен јазик, јазикот на секој писател и на секое посебно книжевно дело" (стр. 85).

на одржливоста и значењето на мислењата на Вуковите противници (посебно на Јован Хаџиќ).[16]

Слично постапува Селимовиќ и тогаш кога расправа за историјата и природата на односот на народниот и книжевниот јазик. Во тој поглед неговите посматрања се сосема приемливи (на пример, за јазикот на конкретното и апстрактното), па тешко е да се оспорат било во целина било во подробности. Тоа пред сè се однесува на фундаменталните прашања: судбината на јазикот и правописот (нивната поврзаност во Вуковото време со судбината на српската нација), развитокот на јазикот, култруата на јазикот и цел ред други прашања. На таквите места е покажана неговата повеќестрана дарба: сугестивност на писателот, вдахновеност на аналитичарот, познавање на српскохрватскиот јазик, способност за опсервирање, модерна осетливост за сите нијанси на книжевниот израз. Централните тези на студијата *За и против Вука* се збиени во две констатации: „Јазикот се развива по природен пат, спонтано, напоредно со развивањето на сите области на животот",[17] и „Со отстранување на предрасудите за забранетите зони и табу изворите во јазикот се вклучува сè што живее како можен израз".

Селимовиќ и практично и теоретски покажува флексибилен однос во многу области на јазичната и книжевната култура. Нему му импонираат оние стремежи во развојот на јазикот кои водат кон збогатување на значењата и демократизација на јазикот,[18] подигање на духовноста, актуализација на животната реалност, интегрално согледување на светот, доследно кон вуковските начела на мислењата.

Од ракопис превел
В. Тушевски

*Радомир ИВАНИВИЌ*

[16] Селимовиќ вехементно тврди: „Не, Вуковите противници не биле незналци ни дилетанти, ни идиоти, туку учени и способни луѓе" (стр. 85).

[17] Приемливо е авторовото следно мислење: „Јазикот е жив организам, река непрестајно што тече и непрекинато се мати и се бистри. Ако само стихијно се развива, ќе остане необлагодарен: но ако се одвои од народот, ќе се скамени, ќе пресушат неговите творечки токови. Решението е, според смислата на ова, во книжевниот јазик да се спојат — неисцрпниот народен извор и твоиечкиот напор на писателот". Напор да го „облагороди" јазикот се чувствува и во неговите преводи од руски, француски и словенечки јазик.

[18] Селимовиќ вели дека Вук ја конципирал и формулирал „демократската мисла за јазикот, книжевноста и културата", односно дека „Вук не канонизирал никаков правец во книжевноста, не го нормирал јазикот затворајќи го во ненарушливи схеми".

## ПАРАДИГМАТИЧНАТА ФУНКЦИЈА НА МИТОТ И СИМБОЛОТ

Последниве години изучувањето на митовите и симболите доживува понагласен развој и се одвива со видлива интердисциплинарна насоченост, што е сосем разбирливо кога се знае дека митот претставува фокус во кој се прекршуваат не само сознанијата на истражувачите во доменот на литературата, историјата, литературната критика, туку и на оние што се занимаваат со психологија, антропологија, општествените науки воопшто. Соочени со широката гама на ваквите студии, нашето внимание овде ќе го свртиме кон еден лимитиран избор што се однесува само на книжевниот мит и на една концепција на литературната наука што не ги одделува книжевните феномени од другите креативни категории на човечкиот дух. Во таа смисла, а во однос на специфичностите што ги носи литературата, ќе биде нагласена и улогата на митологот наспроти научникот-истражувач или историчарот, зашто и тој е во состојба да ја предочи автентичноста на фактите и да наложи извесен морален колорит според сопствената имагинативна визија.

*

* *

Митскиот континуитет претпоставува постоење на константи во традицијата, заеднички форми, облигантни релации кои го носат иманентно своето оправдување. Респективниот квалитет на делото што третира некој мит не се мери, меѓутоа, според степенот на историчноста. Книжевниот мит, во крајна инстанца, се претставува како еден вид „елаборирање на некој традиционален или архетипски факт низ стилот што му е својствен на авторот или на делото при што се ослободуваат мултиплицитни значења што се во состојба да извршат колективно дејство на егзалтација или на одбрана и да изразат една комплексна духовна состојба“.[1] Овде доаѓа до посебен израз влијанието на имагинацијата и на творештвото, или, како што тоа го па-

[1] Albouy, P. *Mythe et mythologie dans la littérature francaise,* coll. U 2, ed. Armanb Colin, Paris, 1964.

рафразира А. Ками во *Митот за Сизиф*, митовите се создадени за да бидат одново оживувани од имагинацијата.

И симболот, како митот, има своја логика при сугерирањето на извесни тенденциии или идеи кај авторот. Меѓутоа, тој егзистира и изолирано и може да биде употребуван како таков во секој контекст, зашто не е правосходно поврзан со настан ли предание. Сепак, повеќе поврзани симболи понекогаш можат да се структуираат и во расказ, зашто овие симболи располагаат со „релации" кои ги поврзуваат со објектот што е предмет на разгледот. Најголема оригиналност во оваа смисла можеби постои во стилската формација на симболизмот во француската поезија во кој реалностите не се третираат како чувства или предмети туку како знаци, зашто авторот е тој што открива релации и аналогии дефинирајќи ја поезијата како говор на слики. Бодлер и првата генерација симболисти — Маларме, Верлен и Рембо — ѝ ја враќаат на поезијата нејзината првична компонента: музиката. Овде се работи за една посебна елаборирана и докрај рафинирана форма на литературниот израз преку која бескрајно прелива едноставноста на оралниот јазик.

На тој начин и митот и симболот се јавуваат како категории во книжевното творештво со еднаква важност, иако симболите се многу помногубројни, а исто така и повеќезначни (ќе речеме на пример: симбол на огнот, на сонцето, но митот на Електра, на Икар, на Орфеј итн.).

И извесни животни чинови исто така имаат симболичен набој со самиот ритуал во кој се вклучуваат со една своја функција (кај Јужните Словени и кај некои други балкански народи такви се на пр. новогодишните ритуали, симболите за обновата на природата во пролет преку специфичниот подарок на обоени јајца за Велигден и сл.). Ваквите моменти често наоѓаат свои интепретации во книжевните дела, низ една специфична функција во творечкиот чин. Во оваа смисла можат да се наведат доста илустративни примери од грчката митологија, на пример, која, повеќе од која било друга индоевропска или скандинавска или египетска митологија, нуди објаснувања за многубројни природни појави под форма на митемите со кои изобилуваат митските кажувања и во кои всушност е инкорпорирана сета мудрост на народите од најстарите времиња. Овде ќе го наведеме како пример само митот на Мида, Фригијскиот крал, кој кај Словените се трансформирал во мит за цар Трајан (способноста на Мида сè што ќе допре да биде претворено во злато ја објаснува, според преданието, моќта на златоносната лидиска река Пактол во која Мида се искапил за да се ослободи од лудоста на својата желба за злато, исто така и неговата необична глава со магарешки уши ја олицетворува на човечката вистина што овде е поистоветена со пораката на трските. „Кралот Мида има магарешки уши" што кај Словените

иницирала создавање на безброј митски раскази околу митемот „Цар Трајан има кози уши").

Всушност митот може да биде користен на повеќе нивоа коишто до извесна степен можат да бидат и отклонети од архетипот. На тој начин митот најавува настан кој има свое временско јадро или се ситуира in illo tempore, претставувајќи егземпларен модел кој во сите фази на човековото искуство во континуитет ја вреднува егзистенцијата и создава културни вредности. Тоа е показ дека процесот на мистификација се одвива уште од почетоците на човековото искуство во континуитет ја вреднува егзистенцијата и создава културни вредности. Тоа е показ дека процесот на митификација се одвива уште од почетоците на човековото искуство и дека, од друга страна, самото присуство на митот, неговите форми и облици, претставуваат еден вид оправдувања и потврда за сите човекови акции, рефлектирајќи ја на тој начин еволуцијата на обичаите, идеите, општествените и политичките состојби итн. Така митот го реинтегрира човекот во една атемпорална епоха, успевајќи притоа да не ја изгуби својата моќ за ректуализација. Пренесен од најдалечното минато, тој не само што не исчезнува туку станува „интемпорален" добивајќи нови особености како да живее во „вечна сегашност".[2]

Останувајќи, значи, со вредност и за „модерните" сфаќања, архетипот продолжува и самиот да биде творец. Митологот во него ќе најде еден културен документ, едно „културно богатство" — како што би рекол Пјер Албуи — кое ќе се обиде да го интепретира, црпејќи го во можностите на неговата структура сето она што, со посебно значење, ќе му го даде во своето дело. Така всушност митот сам по себе израснува во категорија на творештвото, како чин на креативноста, преку што во исто време и се открива.[3]

Може да се рече дека токму преку таа функција на митот, која е една од најважните за детерминирање и легализирање на основите на фундаменталните факти, станува можна и диференцираната филијација на митолошката традиција која му овозможува на читателот во еден момент да се пренесе во разни светови. Таа функција помага исто така да се проникне и во значењето на модерниот мит, во неговата порака, богатство, во поливалентноста и повеќезначноста на митскиот мотив. Зашто, покрај тоа што се одржува, митот и се трансформира.

* * *

Ќе се обидеме да укажеме и на тоа како митот успева низ нови значења и колорити да се вклопи во различните епохи,

---

[2] Frappier, J. *Histoire, Muthes et Symboles*, Droz, Genève, 1976 стр. 31.

земји кај разни автори или уметности, како на пример во литературниот род, сликарството, скулптурата, музиката, кинематографската уметност итн.

Кога би се направил еден поширок и функционален преглед на митската проекција во книжевните дела посебно, би можеле да се набројат многу случаи каде што митот е адаптиран кон современата реалност или каде што стекнал дури и актуелност. Свој удел во тоа има најчесто социјалниот контекст како и некои настани како што се војните, револуциите, техничкиот напредок преку кои посебно може да се манифестира интересот за некој мит или пак неговото неприфаќање во дадената епоха или земја. Така, главно, доаѓа до преместување и до трансфер на митовите во просторот и времето. Таква средба со современоста остварија на пр. античките митови на Електра, Антигона, Хектор, Одисеј, Орфеј и др., во театарот на револуционерниот хуманизам меѓу двете светски војни на Жироду, Ануј, Сартр или Кокто во Франција, преку кои беше илустрирана филозофијата ориентирана кон општите места на митологиите од минатото што му го даваат на човекот неговото место во општеството за да остане силен пред судбината. Кај други писатели, как кај Ками, Јонеско или Бекет, митскиот јазик дозволува со позитивност да се допре прашањето на еден стоицизам кој го куражи човековото достоинство. Можат да се приведат и случаи каде што митот е чин на автономна креативност на авторовиот дух, како што е примерот на митот за Орфеј кај романскиот поет Михаил Еминеску или митот за Прометеј кај Полјакот Станислав Пшибишевски или ритмите инсфирирани од Есхил во „црната“ песна на Леополд Сенгор. Во таа смсла, присуството на античките митови е доста интензивно и во културата на југословенските народи, особено во интепретацијата на нашите менталитети кај Маријан Матковиќ, Јован Христиќ, Вено Тауфер, Мирослав Крлежа, или во сфаќањето на слободата и посебно на егзистенцијата на македонскиот народ кај Блаже Конески, Славко Јаневски, Васил Иљоски, Владо Малески, Живко Чинго и др.

Во тек на времето така дошло до тоа извесни верзии на митовите чијашто оригиналност се состои токму во тоа што не му припаѓаат ни на едно време, да доживеат блескава и богата литературна кариера и да не престанат да бидат користени и обновувани од страна на митолозите и во денешно време.

Во овој контекст ќе спомeнеме и еден митски мотив кој произлегува од јудео-христијанската традиција, Ѓаволот, со сите облици што тој ги содржи, во прв ред во однос на поимите на доброто и злото, гревот, насилството и смртта. Присуството на овој мит некогаш се манифестира и под форма на симболизам, што исклучиво се поврзува со Ѓаволот, преку неговите најчести приврзаници како што се змијата, дрвото, пламенот и др. Нив особно ги среќаваме во фантастичните жанрови, посебно во на-

родните приказни на разни земји, вклучувајќи го тука и фолклорот на југословенските народи. Во уметничката литература историјата на овој мит може да открие богатство на значења преку оригиналната креативност на авторите како што се Данте, Хофман, Гете, Шатобријан, Бајрон, Иго, Флобер, Бодлер, па сè до Анатол Франс, Достоевски, Гогољ или Сартр. Оттука на проучувањето на овој мит му се посветени голем број студии,[4] кои ја третираат неговата еволуција, креативна вредност, повеќезначноста која особено отвора можности за приближувања, компарации поврзани со претставувањето на Ѓаволот во другите уметности, на пр. сликањето и транспозициите на Луцифер кај Ботичели или С. Дали, или во кинематографските дела како што се филмовите на Рене Клер *(Убавината на Ѓаволот)* или на Полански *(Балот на вампирите)*.

Овде се работи за извесна слобода што авторот си ја дозволува во однос на митот наследен со вековната традиција за таа да прими значења поблиски до актуелноста и за да се доближи до вкусот и менталитетот на современата публика.

Постои овде, во овој мит предаден и ситуиран во времето, една дијалектичка игра. Со своите значења митот станува претекст на критиката на епохата, на општеството и на токовите на мислата, со цел да се изврши колективна акција на понесеност или на одбрана преку што се открива *колективната димензија* на митот.

Сето ова укажува дека преку митот се воспоставува врска меѓу нашите денешни менталитети и минатото, а преку тоа и со иднината. Низ таа еволуција „митот ја надминува — според Леви Строс — антиномијата на историското време што еволуирало и на перманентната структура“.[5] Токму тој „трансформаторски“ динамизам го овозможува создавањето на нови митови преку својата моќ за евокација која води сметка за интерференцијата меѓу епохата и авторот. Примери за ова има доста во книжевното творештво, а ние ќе го споменеме, на пример, расказот *Кармен* од Проспер Мериме, кој беше појдовен момент за создавањето на еден вистински мит, со истоимената опера на Жорж Бизе, или настаните од 1848 год. кои, кај еден Бодлер, доведоа до извесни ориентации кон митот, или пак во по-

---

[3] Mircea Eliade, *Traite d'histoire des religions*, pogl. XII, Morphologie et fonction du muthe, Payot, Paris, 1975, стр. 357.

[4] Овде ќе посочиме само неколку: Escarpit, R. *Lettre ouverte au Diable*, Paris, Albin Michel, 1972; Lukacs, G. *Goethe et son epoque*, Paris, Nagel, 1949; Madaule, J. *Le Diable chez Gogol et Dostoievski*, Etudes Carmélitaines, Coll. Desclée et Brouwer, Paris, 1948; C. E. Magny, *La part du Diable dans la litérature contemporaine*, Etudes Carméliraines, Paris, La Haye, Mouton, 1964; Max Milner, *Le Diable dans la littérature francaise de Cazotte à Baudelaire* (1772—1861), Paris, J. Corti, 1960; Villeneuve, R. *Le Diable dans l'art*, Paris, Danoel, 1957;

[5] Lévi Strauss, *Mythologie*, Paris, Plon, 1964: *Le Cru et le Cuit.*

ново време, пред и по Втората светска војна, примерите на митската симболика кај Хемингвеј и Фокнер во Америка, Гинтер Грас или Хенри Бел во германската литература, чиишто описи на несреќите на војниците претставуваат една апокалиптична визија на војната воопшто.

*

*    *

Неколкуте посочени примери укажуваат дека принципот на обновување, создавање или пресоздавање е ист. Митографите, во традицијата на еден активен хуманизам и на креативното имитирање, непрестајно, значи, ги трансформираат античките митови, додавајќи им нови и модерни својства и чувства, со што им го збогатуваат духот и срцето на митските лица. Во таа смисла, погоре веќе нагласивме дека таа фузија, за да ја осигури перманентноста на митот, треба да оствари хармонија и дека таа симбиоза на минатото и на сегашноста придонесува да се сугерира сликата на човечката судбина од сите времиња.

Од овие неколку елиптични теоретски укажувања можат да бидат изведени следниве тези:

1. Митот може да биде признат како категорија во книжевното творештво, како жив и креативен принцип кој може да служи за објект на литературната наука;

2. Иако ја задржува својата „фиксност", митот го доживува своевидно временскиот простор и вклучувајќи се во социјалниот контекст станува средство за стилистичка експресија на визијата на писателот, како негово credo и како негов филозофски концепт;

3. Имајќи ги како свои конститутивни елементи факторите: поливалентност, адаптирање, револуција, трансформација и сл., митот претставува и стимулс на креативноста на митографот кој бара начин својот израз преку митот да го вклопи во современата историска и духовна средина.

Впрочем, веќе е посочувано и досега[6] дека преку својата универзална функција „митот ја содржи мистеријата на сета моќ на јазикот".

*Лилјана ТОДОРОВА*

---

[6] p. Albouy, op. cit.

## МАКЕДОНСКИ ЕПСКИ ПЕСНИ ЗА ЈУНАЧКОТО СВАТОВСТВО

Во македонскиот јуначки епос видно место заземаат песните со тематика од јуначкото сватовство. Во минатото овие песни биле попопуларни и помногубројни; некои од нив продолжиле да живеат во голем број варијанти и верзии сè до денес. Добар дел претставуваат и варијации на интернационални сижети, раширени во епосот на многу народи. Веројатно, во текот на историскиот развиток на епосот кругот на тие епски сижети се збогатувал со нова содржина, а и со нови битово-новелистички елементи. По силата на традицијата во нив се вовлечени и имињата на познати епски јунаци. Меѓутоа, во сите нив централен момент е добивањето на невестата, без разлика дали станува збор за сижети со фантастична или со јуначко-историска тематика.[1]

Во архаичниот епос[2] јунаците се женат, обично, со избранички од далеку, од други светови, од подземното царство и сл. И во епосот на јужнословенските народи (следствено и во македонскиот епос), изборот на невестата е од туѓа и далечна земја (кнежевство, царство и сл.). Тоа е условено и од претставите на епскиот пејач што ги има за епската географија, која многу често има ситуативен карактер.

Женидбите на јунаците се опевани во голем број песни. Како носители на нивните функции се среќаваат имињата на многу јунаци, добро познати и од другите епски песни. Овде ќе ги изнесеме само најарактеристичните мотиви што најмногу се среќаваат во македонскиот јуначки епос.

Од сижето со фантастично-историска тематика заслужува внимание женењето на човек со натприродно суштество — со

---

[1] Б. Н. Путилов, Славянские эпические песни о сватовстве, „Фольклор и этнография", Ленинград 1970, 149—157; ————, Русский и южнославянский героический эпос. Сравнительно-типологическое исследование, Москва 1971, 125.

[2] Е. М. Мелетинский, Присхождение героического эпоса. Ранние форы и архаические памятники, Москва 1963, 82, 83, 226, 260. Сп: В. Я. Пропп, Русский героический эпос, Москва 1958, 114.

самовила.[3] Всушност, овој мотив е интернационален и широко е застапен во светскиот фолклор. Примери има многу: кралот Пелеј се жени со нереидата Тетида; во приказните од Илјада и една ноќ Хасан од Басор се жени со „лебед-девојка"; во Еда јунакот Велундр и неговите браќа земаат жени валкири; во францускиот роман Мелузини грофот Рајмонд се жени со самовила; во јужнословенскиот јуначки епос мотивот опфаќа повеќе епски и историски имиња: Волкашин, Марко Крале, Лутица Богдан, Секула и други. Сите тие се женат со фантастични суштества. Во македонскиот фолклор овој мотив се среќава во песни, преданија и приказни.[4] Меѓутоа, интересен е начинот на кој човекот се поврзува со фантастично суштество: во едни се прави по пат на натпревар, натсвирување или облог; во други со итрина или сила. Овчарот Нено или Димо тапанџијата не може да ѝ се спротивстави со сила на самовилата, која ги диктира условитве, па затоа тој се служи со музичкиот инструмент.[5] Но, на епскиот јунак етиката не му дозволува натсвирувањето да биде средство за превласт над неа, туку јуначкиот подвиг". Во Зборникот на Миладиновци песната „Јован Попов и самовила"[6] го третира проблемот на женидбата на јунак со самовила. Иако му родила дете на Јован Попов, таа не останала да живее со него; го измамила и му побегнала. Самовилите не можат да се задоволат со начинот на живеењето на луѓето. Според народните верувања — претстави, тие се слободни суштества и не сакаат да бидат затворени, да гледаат куќа, деца и сл.

Во македонскиот јуначки епос постои и друг начин за добивање на невеста. Всушност, јунакот треба да излезе на јуначки мегдан со девојката, и ако ја победи, таа ќе прифати да биде негова жена. Инаку, епскиот лик на девојката—јунак (великан) има архаични корени и е познат во неколку типски варијации. Но, нејзината огромна физичка сила ги обединува во една целина. Така, на пример, таа може Марко да го носи под мишка.[7] Некои предмети со кои таа се служи имаат фантастични размери: нејзиното вретено јунаците го сметаат за огромно дрво, а за прешленот мислат дека е воденички камен. Кога јунаците сакаат да ја убијат и фрлаат со боздоганите на неа, таа

---

[3] Бранислав Крстић, Женидба човека вилом, „Прилози проучавању народне поезије", књ. IV, св. 1—2, Београд 1937, 99—118; Maja Bošković-Stulli, Usmena književnost, Zagreb 1971., 113—123.

[4] Блаже Петровски, Самовилите и Марко Крале во македонското народно творештво, „Македонски фолклор", VII, 14, Скопје 1974, 151.

[5] Македонски народни песни. Собрани од Стефан И. Верковиќ. Редакција и предговор Кирил Пенушлиски, Скопје 1961, 28; Миладиновци, Зборник 1861—1961, Скопје 1962, 2.

[6] Миладиновци, цит. дело, 1.

[7] Војислав Ђурић, Антологија народних јуначких песама, Београд 1971, 51—56.

многу лесно ги дочекува и ги фаќа.[8] Најпознати се следниве песни: „Султан Мурат Багдат град ми биет“[9], „Вино пиет Кралевиќе Марко“[10] и „Арватка девојка“[11]. Во разните сижетни ситуации девојката—јунак на некој начин изгледа како да е предодредена за Марко Крале, но во варијантите тоа не е посебно нагласено. Дури кога некој од јунаците ќе ѝ нанесе смртоносен удар, таа признава дека сакала да му стане жена на некој од нив. Во светскиот фолклор на оваа тема можат да се посочат многу примери.[12] Клавдиј Елијан (поч. на II-III век) укажува на примери од Средна Азија, додека Марко Поло опишува како ќерката на ханот Кајд им ги сечела главите на тие што ја барале за жена, ако не успееле да ја победат во меѓусебната борба. Таа му ја отсекла главата и на еден царски син за кој татко ѝ ја молел да ја прифати неговата љубов.[13] Се разбира, овие податоци Марко Поло ги користел од фолклорната традиција.

Меѓутоа, по бројноста на песните и по застапеноста на варијантите видно место зазема сижетот: ј у н а к о т д о в е д у в а н е в е с т а с о т у ѓ а п о м о ш (обично неканет внук или сват)[14]. Еве накусо како изгледа сижетната основа. Посвршена е ќерката на кралот Латинин. На негово барање, не смеат да присуствуваат на свадбата внуците од сестра му на зетот. Внуците (внукот), поучени од мајка си, се упатуваат на свадбата од вујка си без да бидат поканети. Латините им поставуваат тешки задачи на зетот и на сватовите. Никој од нив не може да ги исполни поставените услови, па се наоѓаат во животна опасност. Тогаш се јавува неканетиот внук и со успех ги извршува задачите и сватовите ја земаат невестата. Во некои варијанти, внукот зема невеста и за себе.

Во македонските варијанти во улогата на младоженец (зет) се јавуваат многу имиња: Марко Крале, Крал Шишман, Стари Новак, Младо Црногорче и др. Нивната појава е резултат на процесот на историзацијата, а не реален одглас на стварноста.

---

[8] Б. Н. П у т и л о в, Русский и южнославянский героический эпос, 132.

[9] Kolo, Članki za literaturu, umetnost i narodni život. Urednik Stanko Vraz, knj. V. Zagref 1847., 35.

[10] Kolo, V, 41

[11] Д. Х р. К о н с т а н т и н о в, Што значи Арватка девојка во една македонска народна песна, „Работата на XIII конгрес на фолклористите на Југославија во Дојран 1966 година“, Скопје 1968, 143.

[12] М. О. К о с в е н, Амазонки. История легенды, Советская этнография“, 2, 3, Москва—Ленинград 1947, 33—59, 3—32.

[13] В. М. Ж и р м у н с к и й, Народный героический эпос. Сравнительно-исторические очерки, Москва—Ленинград 1962, 29, 144; Тюрский героический эпос, Ленинград 1974, 233, 266.

[14] Д и м ч е Н а ј ч е с к и, Еден сижет на тема јуначко сватовство во варијантите на македонската народна епика, „Македонски фолклор“, V, 9—10, Скопје 49—64. Овде е посочена и литературата по овој проблем.

[15] Б. Н. П у т и л о в, Эпос и обряд. „Фольклор и этнография“. Обряды и обрядовый фольклор, Ленинград 1974, 76—81.

Мотивот за „неканетиот внук“ има древни корени. Самата роднинска врска точно укажува на некои норми што се својствени за јуначкото сватовство. Квалитетот на внукот или заменикот е таков што само тој може во дадениот момент да ги постигне тешките задачи. Постапките што ги прави се доста умни и секогаш имаат рационално решение. Овде силата, искуството и снаодливоста доаѓаат на преден план.

Во многубројните варијанти колизиите го определуваат и карактерот на јуначкото сватовство. Така, во редица песни борбата се одвива во куќата на невестата, во други таа се случува на обратниот пат. Но има и такви песни каде што борбата се одвива двапати: во куќата на невестата и на враќањето на сватовите со невестата кон домот на зетот. Веројатно тоа се прави со цел да се зголеми драмскиот момент и да се подвлече епскиот карактер на настанот.

Песните со проблематика од јуначкото сватовство со некои свои детали нѐ потсеќаваат и на свадбените обреди и обичаи од разните историски епохи.[15] Впрочем, тие на обредниот комплекс му придаваат конфликтно значење. Така, за свадбата на Релјо Шестокрило[16] постариот девер Грујо, според обичајот, го поканил за помлад девер Марко Крале. Нивната функција е да ја чуваат невестата. Но кога на патот им излегла „ѕверетина со три глави“, сите се исплашиле, ги фрлиле даровите и ја оставиле невестата. Единствено Марко се противставил и започнал борба со „ѕверетината“. По победата ја одвел невестата во куќата на зетот, каде што продолжила свадбата.

Кон разгледаните песни спаѓаат уште некои сижети во кои се опева женидбата на децата јунаци. За нив е карактеристично тоа што тие треба да покажат „јунаштина“ за да ја заслужат ќерката на некоја видна личност: кралот Латинин, Мартин, Костадин, Филип и сл. Многу често децата јунаци се прикажани како синови или внуци на Марко Крале.

Мошне интересна е и групата на сижети во кои се опева борбата на зетот со неверниот кум или девер[17] кој посегнал врз честа на невестата.

Обично на враќање, кумот (деверот) случајно ѝ го видел лицето на невестата, се занесол од нејзината убавина и по секоја цена сакал да ја придобие за себе. Впрочем, во некои варијанти кумот дејствува скришно. Тој успева да влезе во шаторот на невестата. Понатаму, дејството се одвива во новелистички дух: невестата го наговара кумот да си ја избричи брадата со што би ја докажала неговата намера. На крајот зетот го убива кумот (деверот).

---

[16] Сборникъ за народни умотворения, наука и книжнина, кн. XVI—XVII, София 1905, 1977 (понатаму: СбНУ).

[17] СбНУ, XIII, 91.

Во минатото, веројатно, деверот имал улога на заменик на зетот, со право на прва брачна ноќ со невестата. Можеби, според некогашните етички норми оваа појава била сосема нормална, па дури ја сметале како свечен обред. Меѓутоа, кога поранешните норми и традиционалните обврски и права дошле во колизија со новите односи и разбирања, тогаш настанале остри и драматични колизии. Веројатно, тие конфликти го привлекле вниманието на епскиот пејач.

Со подруга проблематика е сврзан сижетот „Латински краљ и Огнен",[18] познати од записот на М. Цепенков „Марковото дете ја граби невестата на Огнен грдомасен"[19]. Всушност, станува збор за добивање невеста со помош на „зета аманета". Сижетот има историско-битова хоснова но со тоа не значи дека се прекинува традицијата.

Познати се и други сижети со тематика од јуначкото сватовство, со противположни ситуации: јунакот посвршил девојка, а на коњ му качиле друга. Песната „Родила дуња две дуњи",[20] е со таква содржина. Меѓутоа, епилогот е трагичен. Марко ја убил грозната девојка.

Прегледот на песните со тематика од јуначкото сватовство, иако нецелосен, ја открива развојната линија на македонското епско творештво, кое најверојатно потекнува од древните епохи. Изнесените сижети можат да послужат како аргументи преку кои можат да се разоткријат и последователните етапи на историските трансформации, создадени во разните историски периоди.

*Блаже ПЕТРОВСКИ*

---

[18] Миладиновци, цит. дело, п. 84.

[19] СбНУ, XVI—XVII, 157.

[20] Стремеж. Списание за литература, уметност и култура, VI, 6, Прилеп 1959, 68.

## НАСТАВА

# ИДЕЈНОСТА НИЗ ПИСМЕНИТЕ РАБОТИ ПО МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК

(Прилог од истражувањето во основните училишта во Општина Струмица)

Задача на наставата по македонски јазик не е само да ги оспособи учениците правилно и течно да зборуваат, читаат, пишуваат и самостојно писмено и усно да се изразуваат и комуницираат на литературен јазик, туку и идејно да ги мотивира, издигнува и изградува. Оваа обврска се извршува низ сите структурални подрачја на овој наставен предмет, па со тоа и преку писмено изразување на учениците. Овде таа се изразува: преку училишните писмени вежби и преку задолжителните училишни писмени работи. Посебно место и значење имаат задолжителните училишни писмени работи, бидејќи тие, одделно за секој ученик, се вреднуваат според нивната материјална, граматичко-правописна, јазично-стилска, естетска, композициска и идејно-содржинска страна.

Во овој прилог наша намера е да фрлиме малку повеќе светлина на прашањето за идејно-содржинската страна на писмените работи. Познато е дека идејноста претставува соодност на наставата со целта на воспитанието, квалитет на наставата преку кој таа се издигнува над обичното усвојување на самите факти до повисока синтеза на знаењата и убедувањата. Обврска на наставата по македонски јазик е да реализира идејност која ќе придонесува за развивање на полна и трајна почит кон придобивките од нашата НОВ и Револуција, кон братството и единството на југословенските народи и народности, кон слободниот социјалистички развиток, слободата и рамноправноста, заедништвото и компактноста, како траен интерес на југословенската братска заедница.

Идејноста на наставата по македонски јазик е внатрешно својство, а не некој надворешен белег. Таа не треба да се сфати само како еден момент од часот, туку како долготраен и сеопфатен процес што треба да се манифестира на сите часови и низ сите наставно-структурални области. На ваков начин таа може да се мотивира, истакнува, стекнува и изградува. На ова

прашање посебно внимание треба да му посветува и низ училишните писмени работи на учениците.

Погрешно мислење има оној што мисли дека низ писмените работи нема особени услови за развивање и изградување на идејноста кај младите генерации, туку дека тие треба да служат само за проверување на стекнатите ученички знаења од областа на речникот, јазикот, правописот и граматиката, стилистиката, содржинско изнесување на фактите итн. Напротив, секоја писмена работа на учениците треба да се одликува и со висок степен на идејност, зашто само така таа може да ја постигне својата воспитна функција.

*Пристап кон прашањето.* Одделните согледувања при непосредните педагошки увиди во наставата по македонски јазик го наметнаа сознанието дека кон ова прашање треба да се пристапи поцелосно. Затоа се определив за негово истражување и анализирање во основните училишта во Општина Струмица. За да можам да дојдам до потребните податоци, покрај непосредниот педагошки увид, се послужив и со методот на дескрипција и анкетирање. Наваков начин беа регистрирани сите наслови на темите дадени за писмени работи по македонски јазик на учениците од V до VIII одделение во учебната 1981/82 година. Со анкетата беа опфатени 53 наставници што изведуваат настава по македонски јазик во основните училишта во Општината. Има наставници што изведуваат настава само во паралелките од едно одделение, но има и такви што изведуваат настава во паралелки од две или три одделенија, зависно од развиеноста на училиштето. Според тоа, и бројот на темите дадени за писмени работи кај овие наставници е поголем.

Со цел да се добијат појасни и поисцрпни податоци, темите во анкетниот лист беа распределени во 16 условни групи за кои сметав дека ќе ја одразат моментната состојба во наставната практика (Вид. го посебниот прилог.)

*Констатации од анкетата.* По обработката и анализата на рзултатите од анкетата, ги извлеков следниве покарактеристични констатации:

1. Од V до VIII оделение се дадени за писмени работи вкупно 330 теми. Од нив 88 во V; 92 во VI; 84 во VII и во VIII одделение. Најмногу теми се обработени во VI, а најмалку во VIII одделение. Ова е условно од бројот на паралелките и наставниците и од програмските барања — во VIII одделение во текот на учебната година има 3 писмени работи.

2. Најмногу теми во сите одделенија (88 или 26,67%) се поврзани со текстови од читанките, од лектирните изданија и други текстови што се применуваат во секојдневната наставна работа со учениците. Ова е и разбирливо, бидејќи читанката и лектирната книга се најдостапно наставно средство, и за учениците и за наставниците, и наоѓаат најширока примена во наставната практика.

3. По број во втората група (68 или 20,61%) се темите инспирирани од славните години на НОВ и Револуцијата. Формулацијата на овие теми е таква што го побудува ученичкото интересирање, поттикнува на позитивен однос кон праведната борба на нашите народи и народности, ги мобилизира, мотивира и храни патриотските чувства кај младата генерација за трајна почит кон тоа дело.

4. Во третата група спаѓаа темите поврзани со нашата самоуправна социјалистичка стварност. Преку нив најчесто се барало да опишуваат настани од нашето секојдневие, поврзани со општествениот, стопанскиот, културниот или животот на учениците. Во ваа група има 46 или 13,94% од темите.

5. Во четвртата група спаѓаат темите поврзани со природата (42 или 12,73%). Преку нив се настојувало учениците да ги опишуваат природните убавини, пред сè на својот роден крај, да опишат убав пејзаж, работата на луѓето поврзани со природата или да раскажат свое доживување во природата.

6. Голем број теми се поврзани со името и делото на претседателот Тито. Вакви теми има 40 или 12,12%. Преку нив најчесто се барало да се проследат одделни моменти од животот на саканиот Тито — од бедно селанче и чираче до највисок партиски раководител, непогрешлив војсководец и стратег во НОВ, државник од светски формат, со бесмртна слава на хуманист, визионер за посреќна иднина на човештвото и граѓанин на светот.

7. За професионалната ориентација на учениците, односно за нивното размислување за идното занимање, се дадени 10 или 3,03% од темите. Сите овие теми се обработени во VIII одделене, што е сосема разбирливо, бидејќи учениците во последната година во основното училиште најмногу се преокупирани со мислата каде ќе го продолжат своето натамошно школување, односно која животна професија најмногу ќе им одговара.

8. Покрај тоа, 10 (или 3,03%) теми за писмени работи се дадени од областа на граматиката. Од нив една е во V, а по 3 во VI, VII и VIII одделение. Темите поврзани со граматичкиот материјал не се, според мене, погодни за писмени работи. Нивната формулација и содржински барања го ограничуваат творештвото на учениците, не даваат доволно ширина за развивање на учениковите мисли и чувства. Стекнатите знаења од стилистиката, од граматиката и правописот, од литературата и сл. треба да дојдат до израз низ писмените работи.

9. Помал број теми дадени за писмени работи се поврзани со личности од литературата, со настани и доживувања на учениците, теми во вид на писмо — ученичко или меѓучилишно. Понекогаш се корстени и теми од други извори за кои наставниците сметале дека се актуелни и корисни.

10. Во ниту едно одделение не се дадени теми во врска со литературно-теоретските поими, со гледани театарски или филмски претстави, теми во вид на патопис или диктат. За жал, филмската култура не се развива и низ писмените работи, иако наставната програма го бара тоа.

Од истражувањето можат да се извлекуваат и други интересни споредбени и други карактеристики, но овој пат се определив за спомenатите, зашто доволно зборуваат за состојбата што ја разгледуваме.

Поподробни податоци можат да се видат во Прегледот (даден во прилог) на темите за писмени работи според нивната идејно-тематска основа и изворите од кои се црпени.

*Состојба по одделенија.* Содржините и изворите за темите за писмени работи по одделенија се разликуваат. Наставниците, се раководеле пред сè од програмските барања за писменото изразување на учениците.

V одделение. За писмени работи се дадени 88 или 26,67% од вкупниот број теми. Од нив најголем број (29 или 32,95%) се поврзани со текстови од читанките и лектирите. На второ место (16 или 18,18%) се темите инспирирани од НОВ и Револуцијата на југословенските народи и народности. Потоа следуваат темите (15 или 17,05%) поврзани со нашата денешна стварност. Големо внимание му се посветило на опишувањето на природните убавини, на темите инспирирани од Титовото дело, на темите во вид на писмо итн. Доминантни форми на изразување на учениците низ писмените работи се: прераскажувањето, раскажувањето, опишувањето, како и пишувањето на писмо. Се среќаваат и недоволно јасно формулирани теми, такви во кои содржинската основа не е усогласена со програмските барања и со возраста на учениците.

VI одделение. Од вкупниот број теми, во ова одделение се обработени најмногу — 92 или 27,88%. Тоа е условено од бројот на наставниците и од бројот на паралелките. И овде се најмногубројни (20 или 21,74%) темите поврзани со текстови од читанките. По нив се темите инспирирани од НОВ и Револуцијата (подвизите на партизаните; улогата и придонесот на децата во Ослободителната војна; нечовечките постапки на окупаторот; несогорливата желба за слобода; победата над фашизмот итн.). Потоа следуваат темите поврзани со големото дело на претседателот Тито и нашата социјалистичка сегашност. Дадени се повеќе теми со цел да се направи опис на природата од својата околина, додека другите теми се помалку користени. Од формите на изразување доминираат: прераскажувањето, раскажувањето и опишувањето, а изостанале: известувањето, настапувањето со извештај, патописната белешка, портретирањето итн.

VII одделение. За писмени работи се дадени 84 или 25,45% од вкупниот број теми. Најголемиот број од нив (28

или 33,33%) се однесуваат на текстови од читанките и лектирните книги. Потоа следуваат (18 или 21,43%) темите поврзани со НОВ и Револуцијата. Голем број теми се однесуваат на животниот пат и делото на претседателот Тито, Доста се застапени темите поврзани со нашето и ученичкото секојдневие и со опишувањето на природни појави. И во ова одделение доминираат изразните форми: прескажување, раскажување и опишување. Меѓутоа, со оглед на програмските задачи и возраста на учениците, барањата требало да се прошират и на изразните форми: известување, пишување состави за прочитани литературни дела, за гледани театарски, филмски или телевизиски дела.

VIII о д д е л е н и е. Од вкупниот број обработени теми од V до VIII одделение, обработени се овде најмалку — 66 или 20,00%. Ова е разбирливо, бидејќи и наставната програма бара во ова одделение во текот на учебната година да се изработат само 3 училишни писмени работи. Најмногубројни се темите инспирирани од незаборавните денови на НОВ и Револуцијата. Вакви теми се 17 или 25,76% од вкупниот број теми во ова одделение. Потоа следуваат темите поврзани со текстови од читанките и лектирните изданија (11 или 16,67%). Значителен број теми (10 или 15,15%) им се посветени на професионалното просветување и ориентирање на учениците. И овде доминираат оние форми за писмено изјаснување што беа карактеристични и во подолните одделенија, а отсуствуваат: известувањето за настани изнесени преку печатот, радиото или ТВ, за гледани филмски, ТВ и театарски претстави, критички осврти и излагања итн.

*Препораки за натамошната работа.* Искористените теми за писмени работи можат да се разгледуваат и анализираат од повеќе аспекти и да се извлекуваат соодветни заклучоци. Меѓутоа, нашето внимание е насочено кон нивната идејна заснованост и насоченост. Во таа смисла сакам и да укажам на некои моменти коишто треба повеќе да се присутни во писмените работи на учениците, бидејќи писмените работи, меѓу другото, имаат задача да придонесуваат и за марксистичкото образование и воспитување на младата генерација. Обврската на нставникот не е само да ја постави темата, а потоа да ги прегледа и оцени изработените учнички состави, туку низ нив активно и перманентно идејно да ги изградува учениците. И низ писмените работи учениците треба да се оспособуваат да донесуваат свои заклучоци и судови за настаните во животот, да се подготват за активно вклучување во нашиот самоуправен социјалистички живот, зашто ќе бидат негови идни креатори.

За писмени работи би требало да се користат повеќе теми инспирирани од НОВ и Револуцијата и оние поврзани со името и делото на претседателот Тито, зашто тие имаат посебно значење во воспитувањето на учениците во духот на југословенскиот социјалистички патриотизам. Братството и единството на ју-

гословенските народи и народности не биле значајни само во текот на НОВ, нив треба да ги негуваме и денеска кога заеднички ја градиме нашата самоуправна социјалистичка денешнина и утрешнина. Затоа таа тема треба да биде честа во писмените работи. Ликовите на истакнати борци, револуционери, бесмртни херои, како и на докажани самоуправувачи и поборци за мир и прогрес треба често да се присутни низ писмените работи.

Темите на писмените работи треба да ги поттикнуваат учениците кон размислување, да развиваат слободољубиви чувства и омраза кон сѐто она што ја уништува слободата како најголем човечки идеал. Да се пишува за татковината и за сето она што е поврзано со неа — за цената на пролеаната крв за слобода, за детското и младешкото време на една генерација во услови на одземена радост, за маките и радостите на нашиот човек.

Низ писмените работи кај младата генерација треба да се воспитува чувството на љубов, блискост и нераскинлива поврзаност со родната земја, да се вгнезди сознанието дека во поробена татковина нема слобода, нема ни мирна ноќ, ни светол ден. Учениците треба да пишуваат за долгот на младата генерација кон татковината, за слободата како вечен стремеж на нашите слободољубиви народи и на сето напредно човештво. Учениците треба, опишувајќи го револуционерното минато на југословенските народи и народности, да го искажат своето лично доживување на татковината, која ги цени славните дела на своите синови. Таа знае да им се отплати и заблагодари на сите што ја сакаат и се борат за нејзина поубава иднина. НОВ и Револуцијата треба, секако, да бидат непресушен извор за теми за писмени работи, зашто темите од тие подрачја спомагаат да дојдат до израз високите морални човечки квалитети: хероизам и патриотизам, силна волја, решителност, готовност за подвизи во името на татковината и слободата.

*Ѓорѓи ТРАЈКОВ*

## П Р Е Г Л Е Д

на темите за писмени работи во учебната 1981/82 год. според идејно-тематската основа и изворите од кои се земени

| Одделение | Теми поврзани со името и делото на претседателот Тито | Теми инспирирани од НОВ и Револуцијата | Теми со содржини од нашата социјалистичка сегашност | Теми за настани и доживувања | Теми поврзани со текстови од читанките, лектирите и други текстови и изданија | Теми за личности од литературата | Пејзажи и описи на природата | Теми поврзани со професионалното ориентирање | Теми за екскурзии, посети, набљудувања и сл. | Теми од граматичкиот материјал | Теми од теоријата на литературата | Теми во врска со гледани филмски или театарски претстави | Теми во вид на писмо | Теми во вид на патопис | Теми во вид на диктат | Други извори на теми | Вкупно теми | Во проценти |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| 1 | 2 | 3 | 4 | 5 | 6 | 7 | 8 | 9 | 10 | 11 | 12 | 13 | 14 | 15 | 16 | 17 | 18 | 19 |
| V | 8 | 16 | 15 | 1 | 29 | 1 | 13 | / | / | 1 | / | / | 3 | / | / | 1 | 88 | 26,67% |
| VI | 14 | 17 | 14 | 3 | 20 | 3 | 16 | / | 2 | 3 | / | / | / | / | / | / | 92 | 27,88% |
| VII | 10 | 18 | 8 | 2 | 28 | 3 | 7 | / | / | 3 | / | / | / | / | / | 5 | 84 | 25,45% |
| VIII | 8 | 17 | 9 | / | 11 | 1 | 6 | 10 | / | 3 | / | / | / | / | / | 1 | 66 | 20,00% |
| СЀ: | 40 | 68 | 46 | 6 | 88 | 8 | 42 | 10 | 2 | 10 | / | / | 3 | / | / | 7 | 330 | / |

## НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНАТА ВОЈНА ВО ЧИТАНКИТЕ ОД ОСНОВНОТО УЧИЛИШТЕ

Задолжително осумгодишно основно образование, што опфаќа цели генерации македонски ученици, преку читанките за соодветните одделенија, континуирано ним им дава знаења и ги воспитува со богатство на содржини во сестрана човечка личност. Од страниците на овие „први" и „најважни" книги, низ организираниот процес на наставата по македонски јазик, тие напластуваат знаења што ја создаваат базата за нивното натамошно школување и оформување за живот како добри и корисни граѓани и вистински патриоти на нашата самоуправна социјалистичка татковина.

Првите сознанија за сето она што ја опкружува и интересира личноста на ученикот оставаат длабоки траги во неговата психа и на содветен начин се рефлектираат во неговиот иден живот како возрасен човек. Познато е дека во почетните години од школувањето многу сознанија длабоко се врежуваат во главата на ученикот, зашто тој, како сунѓер, впива сè од животот. Ретко кој возрасен човек не е во состојба да репродуцира некаква песничка од своето почетно школување или да раскаже прочитана или чуена бајка, приказна, расказ . . . Жеден за „овладување" на светот, љубопитен, ученикот таа потреба ја задоволува со „голтање" на сето она што се наоѓа во учебниците, посебно во читанките, и во детската литература. Во почетните години од школувањето сето прочитано тој го прима некритички, како нешто што не може да биде поинаку, како апсолутна вистина. . . Подоцна, преминувајќи од одделение во одделение, кај него се развива дух на критичност и тој создава свои судови за настаните и постапките и карактерните особини на личностите во литературните текстови што ги чита. Меѓутоа, таа негова критичност во својата основа ја има онаа подлога што е кај него создадена во оние години кога не бил во состојба да донесува судови самостјно, туку ги прифаќал како готови рецепти судовите што му ги наметнувале писателите преку своите дела. Токму затоа е мошне важно каква ќе биде по изборот на текстови читанката — тој сигурно

најважен комплетен и комплексен учебник кој најмногу придонесува во образовно-воспитниот процес.

Со оглед на тоа што периодот на Народноослободителната војна на југословенските народи и народности претставува мошне важна, благородна и вонредно погодна образовна и воспитна тема во наставата по македонски јазик, нашето внимание ќе биде свртено кон неа и нејзината присутност во читанките за основно образование.

Согледувана во еден поширок контекст, таа тема во себе содржи повеќе компоненти. Пред сè таа треба да се посматра како историски настан од огромно политичко, општествено и револуционерно значење, зашто претставува борба за слобода и за вистински политички и социјални права на работниот човек, борба за братство и единство на сите наши народи и народности, борба „да бидеме или не". Оваа тема е неисцрпна инспирација и таа во себе содржи многубројни мотиви за литературна обработка. За учениците таа пред сè е поим за слобода и поим за татковина. Врз херојизмот на борците, партизаните, младите генерации се воспитуваат во свесни, смели и пожртвувани социјалистички граѓани и достојни продолжувачи на делото за кое беа жртвувани милиони животи — за да се дојде до слобода и да се создаде и развие самоуправно социјалистичко општество и оствари благосостојба за народот — а истовремено и во храбри и решителни брци за зачувување на тие со крв стекнати придобивки. Осознавањето за маките на борците и желбата да се истрае докрај во остварувањето на целите на борбата се мошне значајни воспитни мотиви за учениците. Херојизмот на борците-партизани, самопрегорноста на мајката-борец, жртвувањето на еден борец за друг, несебичната помош од народот и од децата на партизаните, љубовта кон Комунистичката партија и саканиот водач другарот Тито — тоа е само дел од основните мотиви коишто обработени низ литературните творби со висок уметнички квалитет треба да најдат место во читанките за основно образование.

Народноослободителната војна е и револуција и таа продолжува и денес, зашто татковината, како што вели поетот Љубивое 'Ршумовиќ, се брани „и со убавина", со љубов кон неа, со готовност за нова борба, за да не се дозволи некој да се обиде пак да ѝ ја одземе слободата. И вакавите мотиви во читанките претставуваат надополнување на темата „Народноослободителната војна" и неа ја заокружуваат.

Прелистувајќи ги читанките од основното образование, можеме да констатираме дека тие содржат во задоволителна мера литературни текстови за Народноослободителната војна. Конкретно, таа застапеност во XI издание на читанките е следна:

Читанка за I одделение од Ѓорѓи Делчев и Даринка Janушева — 10 текстови од вкупно 90 (11,11%);

Читанка за II одделение од Мане Маневски и Ристо Елимов — 14 текстови од вкупно 184 (7,61%);

Читанка за III одделение од Атанасие Станковиќ — 17 текстови од вкупно 135 (12,59%);

Читанка за IV одделение од Ѓорѓи Ивановски — 13 текстови од вкупно 104 (12,50%);

Читанка за V одделение од Цветан Станоевски и Трајан Бавтировски — 16 текстови од вкупно 90 (17,78%);

Читанка за VI одделение од Благоја Кондарко и Георги Сталев — 12 текстови од вкупно 132 (9,09%);

Читанка за VII одделение од Крум Тошев и Ѓорѓи Милошев — 17 текстови од вкупно 119 (14,29%);

Читанка за VIII одделение од Георги Сталев и Благоја Кондарко — 16 текстови од вкупно 108 (14,81%).

Во читанките, на оваа тема се содржани текстови во поезија и проза за празниците 11 Октомври, 29 Ноември, 22 Декември, 9 Мај и 25 Мај, за мир и слобода, братството и единството, другарот Тито, укажувањето на помош од страна на партизаните, партизанска мајка, млада партизанка, жена—борец татко партизан, директна акција — судрување помеѓу партизаните и фашистите и др.

Разнородноста на тематиката на овие текстови, може да се каже, пред сè формално ја застапува тематиката на Народноослободителната војна, зашто тие, по својата литературно-содржинска обликуваност, повеќе задоволуваат една практична страна во училиштата — имаат пригоден карактер врзан за прославата на значајните празници во чест на Народноослободителната војна. Се добива впечаток како да е недоволно присутно детето во нив, а и уметничката страна на текстовите не секогаш е на соодветна висина. Во нив недостасува усет за одмереност: што може а што не да прими и преработи ученикот во својата глава и душа. Многу често во нив обилуваат брутални сцени за сметка на уметничката страна на раскажувањето. Се разбира, војната е и крвава, и груба, и беспоштедна, но таа истовремено е и борба која е и хумана. А токму врз таа основа треба да се потпира и гради образовно-воспитниот процес и ефект.

Постојните читанки за основно образование од година во година се препечатуваат, за жал, речиси без никакви измени и дополненија. Времето врви, а нашите генерации ученици преку читанките не се запознаваат со големиот број литературни творби што секоја година излегуваат од перото на помладите генерации писатели што надоаѓаат како плима. Литературната продукција со тематика од Народноослободителната војна и Револуцијата секоја година го зголемува и обемот и квалитетот, а со тоа и бројноста на текстовите со различен уметнички приод. Читанката е учебник кој постојано треба да се менува, да се освежува со нови текстови. Ако не секоја година,

барем секоја втора година во неа треба да се најдат текстови на најдобрите нови литературни остварувања коишто од посовремен агол ги разјаснуваат и херојските борби и херојските подвизи и страдања на борците од таа епопеја и со тоа покажуваат дека и младите писатели, припадници на генерациите родени во мир и слобода, заедно со помладите од нив, се свесни низ какви Сцили и Харибди поминале нашите народи и дека се подготвени, исто како постарите, да застанат на браникот на татковината.

Да се надеваме дека новите читанки за некои одделенија ќе содржат текстови со тематика од Народноослободителната војна и Револуцијата на повисоко уметничко ниво и дека во нив обработката на ликовите и настаните ќе биде повеќе прилагодена кон психичките и мисловните можности на децата од соодветна училишна возраст.

*Михаил ЈАНУШЕВ*

## ЗА ОДНОСОТ НА НАСТАВНИКОТ КОН АВТОРИТЕ НА ТЕКСТОВИТЕ ШТО СЕ АНАЛИЗИРААТ СО УЧЕНИЦИТЕ ОД ОСНОВНОТО УЧИЛИШТЕ

Анализата на текстовите со учениците од основното училиште е сложена и одговорна активност на наставникот која бара сигурни познавања на литературата, јазикот и соодветна педагошко-методска подготовка. Од контекстот на таа сложеност го издвојуваме прашањето поврзано со односот на наставникот кон авторите на тие текстови при анализата.

Во наставната практика во врска со ова прашање постојат дилеми и се поставуваат повеќе прашања. Некои од нив се и овие: кои се програмските барања поврзани со авторите на текстовите и како се дефинирани; каков е односот на составувачите на читанките кон авторите на текстовите имајќи ги предвид целта и задачите на предметот, оперативните задачи и потребите на литературната анализа; постои ли неопходна потреба од давање на податоци за животот и делото на авторот и од каде произлегува таа потреба; во кој обем да се даваат тие податоци и од што зависи тој обем; кои извори да се користат и нивната погодност; која е најсоодветната методска постапка итн. Сите овие прашања, а и некои други, заслужуваат полно внимание за поопстојно разгледување и анализирање. Тие се постојано присутни во практиката и имаат суштинско влијание врз квалитетот на литературната анализа на текстовите, а со тоа и директно влијание во реализацијата на воспитно-образовното подрачје л и т е р а т у р а според дефинираните програмски барања. Овој пат, без намера за опстојна разработка и анализа на поставените прашања, ќе направиме обид да дадеме елементарни одговори, раководени од непосредната потреба на наставната практика во секојдневната работа, и да го актуелизираме овој проблем за кој сметаме дека е значаен при анализата на текстовите.

Во наставната програма по македонски јазик за основното училиште, имајќи ги предвид сите нејзини компоненти, а посебно подрачјето л и т е р а т у р а, акцентот е поставен на анализата на текстовите со основна цел тие да се доживеат и да се разберат, што не е исто со поставеноста на литературата

во средното насочено образование. Оваа определба е логична и оправдана кога се знае степенот на литературната култура кај учениците од основното училиште, целта и задачите на наставата по предметот во формирањето на таа култура, континуитетот во запознавањето со литературата, односно местото на литературните текстови во формирањето на личноста. Меѓутоа, иако во основното училиште акцентот е поставен на анализата на текстовите за нивно доживување и разбирање, авторите на текстовите (писателите/поетите) не остануваат анонимни за учениците. Ваквата определба се потпира на основниот факт дека текстот, бз оглед на неговиот вид, форма, големина и сл., е продукт на творечката активност на писателот/поетот и неговата присутност при анализата придонесува за остварување на суштинските цели на таа анализа, односно таа присутност ја ослободува анализата од површност и формализам.

Третманот на авторите чиишто текстови се дадени во читанките е посебно значајно и актуелно прашање во наставната практика. Читанката врши директно влијание кај наставникот каков однос да заземе кон авторот на тестот што се анализира. Такво влијание читанката врши и кај учениците во заземањето на одредени ставови кон авторите, односно тие се приближно еднакви на ставовите што ги имал составувачот. Оттука произлегува таа значајност и актуелност на читанката и нејзиното влијание во третманот на авторите при анализата на текстови те, се разбира, имајќи го предвид и можеството на други фактори што имаат свое влијание. Од разгледувањето на повеќе читанки што се во употреба на СР Македонија и во другите републики, веднаш се доаѓа до констатација дека не е изграден единствен или приближно единствен критериум, а веднаш се надоврзува и прашањето: дали таков критериум е потребен и можен. Во читанките постои големо разнообразие во запознавањето на учениците со авторите на текстовите по повеќе основи: обемот во кој се запознаваат, изборот со авторите, изворите што се користени, местото на кое се внесени тие текстови во вид на биографски податоци итн. Затоа можат да се сретнат текстови во кои се изнесени поопширни податоци од животот на авторот со набројување на скоро сите негови дела по видови и родови, како се издадени (збирки и сл.), време на издавање и други податоци, потоа текстови во кои се предадени податоци со одреден сопствен критериум на составувачот на читанката, како и информативни податоци во најкуса форма. Ваквиот приод може да има своја оправданост само под услов ако е тоа правено според донесена концепција за подготвување на читанка имајќи ги предвид и сите други барања поврзани со ова прашање.

Кога веќе ја прифаќаме определбата дека учениците треба да се запознаваат со одделни моменти од животот на авторите на текстовите и да се информираат за нивното творештво,

да приведеме само некои од аргументите што ја оправдуваат таа определба, а потоа да се проценат и другите реални потреби во однос на обемот, изборот, изворите што ќе се користат, формата со која ќе се предадат податоците и сл. Со литературната анализа на текстовите се остваруваат повеќекратни цели, на кои овде нема да се задржиме, но ќе издвоиме само некои од нив. Со анализата на текстовите, покрај општата култура, кај учениците се развива и литературната култура која ќе биде површна и еднострана ако учениците не се запознаени со авторите на текстовите или тоа се препушта да го прават во некое друго време и од други извори, што ќе има задоцнето влијание. Запознавањето на учениците со одделни моменти од животот и делото на авторите на текстовите, покрај образовното има и воспитно значење со влијанието што го врши авторот во формирањето на младата личност. Тука треба да се има предвид дека знаењата за авторот што ги имаат учениците вршат одредена мотивираност за поодговорен пристап и однос кон текстот, а со тоа и продлабочена анализа за негово поцелосно доживување и разбирање. Меѓутоа, битно е да се одбележи дека пренагласеното задржување врз авторите на текстовите води кон историја на литературата, какви што појави се среќаваат во практиката, што исто така има свои негативни реперкусии во наставната работа и ја доведува во прашање реализацијата на целта и задачите на наставата по македонски јазик во основното училиште. Од тоа произлегува дека најблиску ќе бидеме до вистинската цел ако податоците за животот и делото на авторот ги поставиме во функција на анализата на текстот. Од тој аспект се согледува и неопходната потреба од давање на податоци за авторите на текстовите.

Од повеќе изнесените определби во целта и задачите на наставната програма по македонски јазик, како и самата програма, а во врска со анализата на текстовите, произлегува и одговорот поврзан со прашањето за обемот на податоците што треба да им се презентираат на учениците за авторите на текстовите. Појдовна основа при одмерувањето на обемот на податоците што треба да се дадат е самиот текст предвиден за анализа. Проучувањето на текстот, како подготовка за анализата, во себе го содржи и елементот за податоците за авторот. Податоците за авторот на текстот се поставуваат во функција на анализата. Тоа подразбира дека ќе се изнесат онолку податоци колку што се потребни за поцелосно доживување и разбирање на текстот, односно само оние податоци што имаат нешто заедничко со текстот поставен како предмет на анализата. Заедничкото може да биде темата што ја обработува, идејата, ликовите и сл., општествено-политичките определби на авторот, социјалното потекло, погледите кон животната стварност итн. Покрај овој основен критериум, се имаат предвид и критериумите: времето во кое живее и создава авторот, литературата

на која припаѓа (оригинална или преводна, традиционална или современа и сл.), обемот и видот на литературното творештво, уметничката вредност на тоа творештво, идејно-воспитното влијание што го извршило неговото творештво, а со тоа и неговата актуелност и други критериуми во зависност од конкретниот автор. Од тоа произлегува и заклучокот дека е неприфатлив каков било шаблон или конечна определеност за обемот на податоците што треба да им се соопштат на учениците за авторите на текстовите. Меѓутоа, постојат временски рамки во организацијата на часот во кои треба да се смести соопштувањето на податоците за авторот и во зависност од тие рамки се врши изборот на податоците по обем и редослед на соопштување.

Определувањето на обемот на податоците за авторите тесно се поврзува со најпогодните извори што треба да се користат при изборот на тие податоци, а потоа во каква форма да им се соопштат на учениците. Прифаќањето на определбата дека наставата треба да се унапредува и осовременува подразбира определени залагања за поадекватен избор на изворите што ќе се користат и формата во која ќе се соопштуваат. Можни извори на податоци за авторите, покрај другите што не се спомнати, се: автобиографии, биографии, посебни искажувања на авторите за одделни моменти од својот живот, сопствени искажувања за своето литературно творештво или одделно за некоја творба, потоа искажувањата на литературните критичари изнесени во одделни есеи, критики, предговори — поговори, искажувања по разни поводи (прослави, годишнини, јубилеи и сл.), литературните истории, реферати итн. Сите посочени извори (и оние што останаа непосочени) имаат свое место при изборот на податоците, но исто така можат да се диференцираат по своето значење од аспектот на прифатливоста од учениците зависно од нивната возраст, образовно-воспитните ефекти што можат да се постигнат, емотивната обоеност на податоците итн. Со сигурност може да се тврди, а тоа го покажува практиката, дека учениците чувствуваат потреба од понепосредно контактирање со авторот на текстот. Сопствените искажувања на авторите за своите дела или едно од нив, достапни за одредена возраст, ја воспоставуваат таа непосредна комуникација. Ученикот со поголем интерес се однесува кон искажувањето на авторот, отколку кон раскажувањето за него. Искажувањата на критиката за творештвото на еден автор или конкретно дело, исто така, авторитетно дејствуваат кај учениците и имаат свој придонес во прифаќањето на текстот. Споредни се податоците за авторот во кои се изнесува времето и местото на школувањето, каде и што работи и сл. ако тоа не е одразено во текстот што се анализира. Ваквите сувопарни податоци не мотивираат, не вршат провоцирање за натамошно сознавање, не ја стимулираат интелектуалната активност, туку само ја користат

меморијата ако се бара од учениците да ги повторат. Од повисок степен на квалитет се податоците во вид на искажувања на авторите снимени на магнетофонска лента или плоча, а најдобро е, ако е тоа можно, да се оствари личен контакт меѓу аторот и учениците при анализата на одделни текстови.

Во врска со методската постапка при давањето на податоците за авторот на текстот веднаш да истакнеме дека не постои некоја универзална постапка што во себе ги вградува сите позитивни елементи, туку постојат многу постапки што имаат свои позитивни страни и недостатоци. Најдискутабилно е прашањето поврзано со организацијата на часот и најпогодниот момент кога да се дадат податоците за авторот. Многу често во практиката овие податоци се даваат во почетокот на часот (во повеќето читанки се дадени по текстот). Ваквата определба произлегува од потребата за успешна локализација на текстот што ќе се анализира по време, место и определувањето на целинката или извадокот, видот на текстот и сл. Се среќаваат определби кога наставникот податоците ги соопштува по анализата на текстот и ретко кога податоците се соопштуваат во текот на анализата на текст. Покрај овие три основни варијанти можат да се сретнат и други определби, дел од податоците да се соопштат во почетокот на часот, а дел од нив по извршената анализа. Најчестата форма на соопштување е усното излагање на наставникот, а многу поретко да се прочита искажување на критиката или сопствено искажување на авторот и сл. Сите овие определби имаат своја оправданост ако произлегуваат од сознанијата добиени врз извршената анализа на текстот од страна на наставникот кога ја прави сопствената подготовка и дневниот оперативен план. Оттука произлегува дека структурата на текстот со сите свои специфичности (без да ги набројуваме кои можат да бидат тие) е основниот критериум во која етапа на часот и во која форма ќе се соопштат податоците за авторот на текстот. Бидејќи со анализата на текстот се поставени одредени цели, а со тоа се извршуваат определени задачи, податоците за авторот се потчинуваат на тие цели, односно се поставуваат во активна функција за остварување на поставените цели. Таквиот приод бара сериозно проучување најнапред на текстот што се анализира, а потоа прибирање на податоците од најпогодните извори според конкретниот текст, определувањето на обемот и формата на соопштување.

Прашањето за односот на наставникот кон авторите на текстовите што се анализираат со учениците од основното училиште е карактеристично не само по својата сложеност, туку и по својата актуелност во наставната практика во сегашни услови. Основната цел на овој осврт е да го актуелизира ова прашање за да добие содветен третман во реализацијата на воспитно-образовното подрачје литература по предметот македонски јазик во основното училиште.

*Драган МИШКОВСКИ*

## ПОВТОРУВАЊЕ НА МАТЕРИЈАЛОТ ПО ГРАМАТИКА СО ПРОГРАМИРАНА СЕКВЕНЦА, А СО ПОМОШ НА ГРАФОСКОП

Воведувањето на програмираната настава во практиката значи разбивање на монотонијата во користењето на класичните форми на работа. Во неа се содржани сите предности на индивидуализираната колективната работа, бидејќи секој ученик преку програмираниот материјал има свој наставник, а истовремено тоа е и колективна настава, зашто на тој начин стимулативно се поучуваат повеќе ученици.

Дидактичко-методската предност од користењето на програмираниот материјал се содржи во примената на дидактичкиот принцип на постепеност. На овој начин се постигнува полна рационализација, економичност и правилно темпо на напредување. Се постигнува и полна активност на учениците, бидејќи секој ученик има обврска да ја реши задачата без разлика на точниот одговор. Со повратна информација ученикот се известува за точното решение; а со тоа се мотивира со поголемо внимание да се ангажира околу решавањето на наредната задача. Доколку нема респондер, програмираниот материјал може да се реализира и со графоскоп. Наместо одговорите да бидат давани на преклопникот на респондерот, пред секој ученик ќе има картончиња со буквите А, Б, В и Г и кога ќе се реши ученикот за изборот на одговорот, ќе го подигне картончето со буквата со која смета дека одговорот е точен. Подигањето на картончињата со буквите треба да биде едновремено од сите ученици за да не дојде до гледање еден од друг. Потоа секој ученик својот одговор ќе го забележи на лист што ќе стои пред секого. Откако ќе го забележат одговорот на листот наменет за тоа, го покажуваме точниот одговор и секој ученик ја проверува исправноста на своето решение. Доколку одговорот што го дал ученикот не се согласува со точниот одговор, тогаш на ливчето го забележува со црвено точниот одговор, а неточниот не смее да се поништува. На овој начин на крајот, откако ќе одговорат учениците на сите поставени задачи, можеме да видиме колку секој ученик одговорил точно на пос-

8*

тавените задачи, а врз основа на тоа донесува и соодветна оценка за секој ученик уште на самиот час.

За изведување на програмираниот материјал на овој начин со помош на графоскопот е потребно, прво, наставникот пред започнувањето на часот да го напише на фолијата програмираниот материјал, а кога ќе го изведува часот, просторијата треба да биде добро затемнета.

Во продолжение приведувам една таква програмирана секвенца за повторување на материјалот по граматика во шесто одделение.

*Методска единица:* Повторување за атрибут, апозиција, предмет и додатоци за околности во реченицата.

---

1. *Рибарот ноќта тргна кон бескрајната морска шир.*

Атрибут во горната реченица се зборовите:
а/ рибарот
б/ ноќта тргна
в/ бескрајната морска
г/ шир

---

Одговор: в/ бескрајната морска

2. Атрибут во реченицата најчесто може да биде:
а/ придавка, заменка, број
б/ секој збор

---

Одговор: а/ придавка, заменка, број

3. *Петре, мојот постар брат, во тоа време беше разбуден.*

Апозиција во горната реченица се зборовите:
а/ Петре
б/ мојот постар брат
в/ во тоа време беше разбуден

---

Одговор: б/ мојот постар брат

4. Апозиција во реченицата можат да имаат овие делови:
а/ прирокот
б/ сите делови на реченицата
в/ предметот, предметот или кој било прироков додаток

---

Одговор: в/ подметот, предметот или кој било прироков додаток

5. *Децата прават санка за санкање.*

Предмет во реченицата е зборот:
- а/ децата
- б/ прават
- в/ санка
- г/ за санкање

---

Одговор: в/ санка

6. Предмет во реченицата е:
- а/ Делот од реченицата којшто покажува кој го врши дејството.
- б/ Делот од реченицата кој се врши дејството.
- в/ Делот од реченицата којшто покажува дејство.

---

Одговор: б/ делот од реченицата на кој се врши дејството.

7. Во ливадата пасеше стадо овци.

Зборовите *во ливадата* се додатоци на прирокот:
- а/ за цел
- б/ за време
- в/ за начин
- г/ за место

---

Одговор: г/ за место

8. *Собираа алишта за партизаните.*

Прироков додаток за цел се зборовите:
- а/ собираа
- б/ алишта
- в/ за партизаните

---

Одговор: в/ за партизаните

9. *Ученикот седи на клупа.*

Прироков додаток за место се зборовите:
- а/ ученикот
- б/ седи
- в/ на клупа

---

Одговор: в/ на клупа

10. *Минатото лето не бев на годишен одмор.*

Прироков додаток за време се зборовите:
- а/ минатото лето
- б/ не бев
- в/ на годишен одмор

---

11. *Елена многу работи.*

Прироков додаток за количество е зборот:
- а/ Елена
- б/ многу
- в/ работи

---

Одговор: б/ многу

12. Миле си ги извалка чевлите од невнимание.

Прироков додаток за причина се зборовите:
- а/ Миле
- б/ си ги извалка
- в/ чевлите
- г/ од невнимание

---

Одговор: г/ од невнимание

13. Малото врапче убаво пееше.

Зборот *убаво* е прироков додаток:
- а/ за време
- б/ за начин
- в/ за количество

---

Одговор: б/ за начин

14. Деловите од реченицата што служат поблиску да го објаснат прирокот и ги означуваат околностите во кои се врши дејството изразено со него се викаат:
- а/ предмет
- б/ апозиција
- в/ додатоци за околности во реченицата
- г/ атрибут

---

Одговор: в/ додаток за околности во реченицата.

*Асен СТАМЕНОВ*

## ШИРЕЊЕ НА АРТИКУЛАЦИОНАТА БАЗА

### (при изучувањето на словенечкиот јазик во македонска средина)

Говорот е комплексен психофизички процес кој се развива во социјална средина под влијание на биолошки фактори. Тој претставува систем од звучни сигнали, што еден говорен колектив ги усвоил како средство за комуницирање. Емитувањето на звучните сигнали се постигнува со говорните органи, а восприемањето со органите за слух.

Артикулацијата на секој еден глас е последица од движењата на точно одредени говорни органи, односно, нивните делови. И покрај иста анатомија на говорните органи кај секој нормален биолошки здрав организам, и покрај исти акустички закони, секој конкретен говор има сопствена карактеристична артикулациона база. Под а р т и к у л а ц и о н а  б а з а на еден јазик подразбираме с и с т е м  о д  г л а с о в и кои се карактеристични за сите припадници на еден јазичен колектив. Значи, начинот на артикулацијата е длабоко вкоренет во припадниците на еден говорен колектив, утврден со навики, кои се стекнуваат од моментот на акустичкото восприемање на гласовите, а тоа е фаза што ѝ претходи на реализацијата на гласот како фонетска, акустичка единица.

Предмет на нашето разгледување е: како се проширува артикулационата база кога словенечкиот литературен јазик се изучува во македонската јазична средина. Потесно, ќе се задржиме на артикулацијата на вокалите.

А р т и к у л а ц и ј а т а  н а  в о к а л и т е се одвива во три фази:

— во првата фаза говорните органи заземаат позиција потребна за конкретна артикулација; тоа е пристапна фаза, фаза на напнатост;

— во втората фаза воздушната струја се движи од белите дробови и минува без пречки, создавајќи акустички ефект — глас, фонема; говорните органи се наоѓаат во задржана позиција од првата фаза;

— во третата фаза говорните органи ја губат напнатоста, се опуштаат, се враќаат во положба на мирување, за да минат во положба потребна за изговор на следниот глас.

Вокалниот систем на македонскиот литературен јазик има пет вокали што се бележат со писмени симболи: *а, е, и, о, у*. Сите вокали се изговараат јасно, независно дали се акцентирани или не. Освен динамичноста во границите на акцентираниот слог, акцентот не располага со мелодиски варирања и за фонемата е ирелевантен.

Според збирот од движењата и позицијата на говорните органи при артикулацијата на вокалите, тие се делат на

вокали од преден ред — *и, е* — види, дете;

вокали од заден ред — *у, о, а* — купува, нога, маса;

високи — *и, у; средни* — *е, о;* и низок вокал *а*.

Графичка слика е триаголник со врвот надолу.

И У

Е О

А

Азбуката на словенечкиот литературен јазик има пет симболи букви за бележење на вокали, *a, e, i, o, u*.

Според збирот на движењата и позицијата на говорните органи, како и според акцентот, релевантен во словенечкиот јазик, акцентскиот систем гради ваква графичка слика:

| | неакцентирани | | | акцентисни | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | | | | кратки | | | долги | |
| високи | i | | u | ì | | u | í | ú |
| средни | e | ə | o | e | `ə | o | é | ó |
| ниски | | a | | | à | | ê | ô |
| | | | | | | | á | |

Инструментална фонетика дава прецизни показатели за акустичката слика на секој вокал. Меѓутоа, во наставната практика на најшироко ниво инструментите се о р г а н и т е з а г о в о р и о р г а н и т е з а с л у х. Како ќе изговориме, така ќе биде восприемено; и обратно, како ќе е восприемено од говорната единка, таа ќе се труди исто или слично да го репродуцира. На пример:

Млекото е бело. Mleko je belo. Mléko jè bélo.

Маглата е густа и бела. Megla je bela in gosta. Məglà jè béla in gósta.

Гледаме и слушаме дека петте знаци за одбележување на вокалите во словенечкиот литературен јазик бележат повеќе

фонеми. Во градењето на акустичката слика на вокалите учествува и акцентот, квантитативно и квалитативно.

Под претпоставка дека говорната единка биолошки и психолошки го има усвоено и автомотизирано фонолошкиот систем на мајчиниот јазик, односно располага со сопствена артикулациона база ја користиме за попримање на артикулацијата на вокалниот систем во словенечкиот литературен јазик. Кај примената на артикулациониот метод нужно е да се постигне концентрација на положбата и функционирањето на говорните органи.

Буквата i бележи глас i, ì, í: mìš, míši.

Буквата u бележи глас u, ù, ú: krùh, krúha.

Буквата a бележи глас a, à, á: čàs, čása.

Горниве примери покажуваат дека во словенечкиот литературен јазик неакцентираните и краткоакцентираните *i, u, a* се пократки од *и, у, а,* во вокалниот систем на македонскиот литературен јазик. Меѓутоа, не ја губат сопствената вокална боја, односно не минуваат во полувокал: məš, krəh, čəs.

Што се однесува до долгоакцентираните вокали *í, ú, á,* артикулациониот метод не бележи некоја видна разлика, освен полабав изговор на вокалот *a* во словенечкиот јазик: máma мама.

Со буквата *e* во словенечкиот литературен јазик бележиме:

1. *e, è* — вокал од преден ред, широк, по времетраење краток: patènt. Во првата фаза на артикулацијата говорните органи заземаат положба за изговор на вокалот *a,* па во таквата фаза на напнатост реализираме акустички ефект за вокалот *e;* резултат е отворен, широк вокал: примеров patènt, во првиот слог веќе го има вокалот *a,* така што е создадена можност за почетна успешна реализација.

2. ê — вокал од преден ред, широк, отворен, по времетраење долг. Графичката слика на зборовите ж е н а, с е с т р а во словенечкиот јазик е žêna, sêstra. Акустичката реализација укажува дека и во основата на оваа фонема се наоѓа вокалот *a,* во македонскиот јазик најотворен, низок вокал од заден ред.

Со цел да се совлада отворена артикулација на гласот *ê,* артикулираме зборови со една непозната, односно со иста графичка слика, иста семантичка вредност, но со различна акустичка слика. На пример: жена, сестра, зелена, себе, се; žêna, sêstra, zelêna, sêbe, sè. Потоа воведуваме посложени комбинации со распон од низок до висок вокал. На пример: veselíti sè, mêni.

3. *é* — средно висок вокал од преден ред. Во пристапната фаза на акустичката реализација говорните органи се подгот-

вени за артикулирање на вокалот *и*, меѓутоа, конечен резултат е тесно *é*. Усните, како највидлив дел од говорните органи, се развлечени, укажуваат на позицијата при изговорот на вокалот *и* во македонскиот јазик. Кај говорните единки кои во мајчиниот јазик имаа лабава артикулација реализацијата на овој глас се добива со долготрајно, стрпливо вежбање. Ефикасни се вежби со опозиции slovénski jêzik, како и укажувања на промена на семантичката вредност од типот: mêni/méni; jè/jé; têle/tèle.

Акустичката слика на гласот *é* во македонската артикулациона база, во почетната фаза на изучувањето на словенечкиот јазик, се восприема како акустичката слика на вокалот *и*, така што не се правир азлика меѓу védeti/videti; знае/гледа или mésto/místo (град, место) Lépa beséda — lépo mésto nájde.

Оваа фонема е мошне фреквентна во словенечкиот литературен јазик, така што бара стрплива работа со цел да се усвои.

4. *e, è* — полуглас (помошен знак при изучувањето на словенечкиот јазик ə), полузатворен среднојазичен вокал, може да е во неакцентиран слог, или во акцентиран, носител на краток акцент. Акустичката слика на полугласот ја предаваме со акустичката слика на полугласот во македонскиот јазик, што се бележи со апостроф: Се к'ти ноќта црна; 'рти, 'рѓа, 'ркулец. Слично и со вокалното *р:* с м р т, г р д / smŕt gŕd. Со паралелно запишување на графичката и акустичката слика, значи по визуелно-акустички пат, полугласот се усвојува точно таму каде е забележан, на пример: s e m — sə'm, bezeg — bəzə'k, dež — də' ɹekel — pekə'u̯, delavec — délavəc.

Со буквата *о* во словенечкиот литературен јазик бележиме:

1. *о, ò* — краток отворен вокал од заден ред: vokál, gòzd.

2. *ô* — долг отворен вокал од заден ред: vôda, gôra.

Во првата фаза на артикулацијата говорните органи заземаат положба за изговор на вокалот *а*, па во таквата фаза на напнатост реализираме акустички ефект за вокалот *о*. Резултат е отворен широк вокал, во првиот случај краток, а во вториот случај долг по времетраење. Постапката за усвојувањето на овие гласови е како кај отвореното *е*, односно подбор на примери што го содржат нискиот отворен вокал: gospá, gospôda, gôra, vôda.

3. *ó* — долг тесен вокал од заден ред. Во првата фаза на артикулацијата говорните органи заземаат положба за изговор на вокалот *у* — висок вокал од заден ред. И тука усните како највидлив дел ќе помогнат да се создаде позиција за изговор на тесен вокал. Во артикулационата база на македонскиот ја-

зик овој глас повеќе клони кон *у* одошто кон *о*, па затоа акустички се восприема како *у*: pót — пут; góst — густ.

Опонирање на примери со отворен и затворен вокал *о*: ô/ó придонесува да се изостри разликата во акустичките слики: vôdi/vódi, gospôda/gospóda, „Gòzd in gôra pój . . ."

Совладувањето на артикулационата база е суштествено во изучувањето на секој јазик. При тоа посебно внимаваме на сличности и разлики со цел да не дојде до мешање на акустичките слики и нивната деформација.

*Бистрица МИРКУЛОВСКА*

## ЛИТЕРАТУРА


France Bezlaj, Osnove fonetike, Ljubljana, 1960.

Jože Toporišič, Slovenska slovnica, Maribor, 1976.

Jože Toporišič, Slovenska abeceda in glasovna vrednost črk, Informativni zbornik, Ljubljana, 1974.

Zdravko Omerza, Uporabna fonetika, Ljubljana, 1964.

Slovenski jezik na pločama, Uredio d-r Petar Guberina, tekst i komentar Jože Toporišič.

Hermina Jug Kranjec, Slovenščina za tujce, Ljubljana 1978.

Tone Pretnar, Slovenščina za Poljake, Katovice, 1980.

Блаже Конески, Граматика на македонскиот литературен јазик, Скопје 1966.

Ружа Паноска, Александар Џукески, Македонски јазик за странци, Скопје 1977.

# ЈАЗИЧЕН ПОТСЕТНИК

## СЛОЖЕНИТЕ ЗАМЕНСКИ ПРИЛОЗИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК

Во врска со сложените прилози воопшто, Блаже Конески[1] вели: „Меѓу прилозите има голем број сложенки, особено со предлог." Ваква е ситуацијата и кај сложените заменски прилози. Разгледувањето на овие прилози покажува дека најмногу сложенки се јавуваат кај заменските прилози за место.

Прашалниот заменски прилог за место *каде* се јавува и во формата *кај*. Сложенките *накаде/накај*, *докај* и *откај* не се прилози, туку предлози *накаде/накај дома; докај него; откај куќата).* Прилогот *каде/кај* се употребува и со некои предлози, но не прави со нив сложенки, т.е. се пишува одделно од нив: *до каде/кај; од каде/кај; на каде/кај.* Патем да спомнеме и дека *каде* се јавува во рамките на некои прилошки изрази, како: *од каде на каде* (со значење: зошто); *од немајкаде* и сл.

Кај показните заменски прилози за место, како што е познато, разликуваме две тројки: *ваму, онаму, таму* и: *овде, онде, тука.* Во првата тројка имаме сложени прилози од *ваму* и од *таму: наваму, понаваму* и *натаму, понатаму, дотаму, потаму, оттаму* и *отаде* (сложенка со значење на *оттаму,* а изведена од друга основа). Како што може да се забележи, кај изведените прилози од оваа тројка е уште повидливо значењето на правец. Како сложенка овде се јавува прилогот *вамутаму,* кој може да се пишува и со цртичка *(ваму-таму).* Значи, кај оваа тројка показни заменски прилози за место, во однос на спротивност влегуваат првиот и третиот член (нема, на пример: *ваму-онаму).*

Кај втората тројка ги одбележуваме следните прилози: наспрема *овде — одовде(ка)* и *одавде(ка); довде(ка);* наспрема *онде — одонде(ка)* и *оданде(ка); донде(ка);* наспрема *тука — дотука* и *оттука.* Со неопределено значење овде се јавува сложенката *овде-онде,* што покажува дека се во оваа тројка во опозиција првиот и вториот член, пред сѐ затоа што третиот член *(тука)* се употребува најчесто со значење на *овде.*

---

[1] Граматика на македонскиот литературен јазик, Скопје 1966, стр. 222.

Наспрема општиот заменски прилог за место *секаде* се јавуваат сложените: *насекаде* и *отсекаде;* наспрема *никаде* се јавуваат: *одникаде* (овој прилог не е одбележан во Правописот на македонскиот литературен јазик, а во РМЈ е илустриран со примерот: *Одникаде* помош немал) и *заникаде* (одбележан од Бл. Конески и илустриран со примерот: Ќе направиш сè *заникаде).*

Неопределениот заменски прилог за место *некаде* се јавува и како *негде(ка).* Наспрема него ги среќаваме сложенките: *однекаде* и *однегде; понекаде* и *понегде(ка); донекаде* и *негде-годе.*

Прашалниот заменски прилог за време *кога* се употребува со одделни предлози, но не прави сложенки со нив: *од кога, до кога.* Сложенката *откога* се употребува како временски сврзник *(Откога* го прегледа болниот, лекарот стана).

Кај показните заменски прилози за време, наспрема *сега* се јавуваат: *засега, досега, отсега,* а наспрема *тогаш — дотогаш (дотогај)* и *оттогаш (оттогај).* Општиот заменски прилог за време *секогаш* се јавува и како *секојпат*[2] (оваа и другите сложенки со *пат* јасно укажуваат на врската меѓу заменските прилози и лично-предметните заменки). Наспрема *секогаш* стојат сложенките: *засекогаш* и *отсекогаш.* Одречниот заменски прилог за време *никогаш* се јавува и во формата *никојпат,* а наспрема него нема сложени прилози. Неопределениот заменски прилог за време *некогаш,* кој се јавува и како *некојпат,* ја има наспрема себе сложенката *понекогаш (понекојпат).*

Малку помал број сложенки среќаваме наспрема заменските прилози за начин и за количество. Освен тоа, некои сложенки од оваа група не се употребуваат како прилози, туку како сврзници. Така на пример, сложенката *откако* се употребува како сврзник во временски реченици *(Откако* се одморија, тие продолжија со вежбањето). Наспрема показните заменски прилози за начин ја сретнавме само сложенката *тукутака.*

Во врска со заменските прилози за количество, наспрема прашалното *колку* ги среќаваме сложенките *доколку* (и *до колку)* и *отколку* (и *од колку).* Сложенката *доколку* во Додатокот на РМЈ е одбележена како прилог, но таа многу почесто се јавува како сврзник во условни реченици. До оваа употреба е дојдено под влијание на српскохрватскиот јазик и не е за препорака, особено поради тоа што во сите случаи *доколку* може да се замени со *ако: Доколку* дојдат, ќе се видиме — *Ако* дојдат, ќе се видиме. Сложенката *отколку* се употребува единствено како сврзник.

---

[2] Во својата Граматика, Бл. Конески одделно (стр. 223) ги одбележува сложените прилози во кои „до служба на наставка се има сведено именката *пат*“.

Наспрема показното *толку* ги одбележуваме сложенките: *тритолку и дотолку (до толку)* — со значење: до толкава мера, толку многу.

Разгледаниот материјал ни дава право да дадеме две табели и тоа: за сложените заменски прилози за место и за време. Ги наведуваме само оние примери во кои дошло до сраснување меѓу компонентит и само оние сложенки што не се употребуваат како предлози или сврзници.

## СЛОЖЕНИ ЗАМЕНСКИ ПРИЛОЗИ ЗА МЕСТО

I

| НАСПРЕМА: | каде | ваму | онаму | таму | овде | онде | тука |
|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | — | наваму | — | натаму | одовде(ка) | одонде(ка) | дотука |
| | | понатаму | | понатаму | одавде(ка) | оданде(ка) | оттука |
| | | | | дотаму | довде(ка) | донде(ка) | |
| | | | | потаму | | | |
| | | | | оттаму | | | |
| | | | | отаде | | овде-онде | |

вамутаму / ваму-таму

II

| НАСПРЕМА: | секаде | никаде | некаде/негде |
|---|---|---|---|
| | насекаде | одникаде | однекаде/однегде |
| | отсекаде | заникаде | понекаде/понегде(ка) |
| | | | негде-годе |

## СЛОЖЕНИ ЗАМЕНСКИ ПРИЛОЗИ ЗА ВРЕМЕ

| НАСПРЕМА: | кога | (сега) | тогаш | секогаш | никогаш | некогаш |
|---|---|---|---|---|---|---|
| | — | засега | дотогаш/ | секојпат | никојпат | некојпат |
| | | досега | дотогај | засекогаш | | понекогаш/ |
| | | отсега | оттогаш/ | отсекогаш | | понекојпат |
| | | | оттогај | | | |

*Л. МИНОВА-ЃУРКОВА*

# ПРИКАЗИ

## МОНОГРАФИЈА ЗА МЕСНИТЕ ИМИЊА ПО СЛИВОТ НА БРЕГАЛНИЦА

(Олга Иванова, МЕСНИТЕ ИМИЊА НА ОБЛАСТА ПО СЛИВОТ НА БРЕГАЛНИЦА, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Посебни изданија, кн. 13, Скопје 1982, 235 стр.)

Во ноември 1982 година, во издание на Институтот за македонски јазик во Скопје, излезе од печат книгата на д-р Олга Иванова „Месните имиња на областа по сливот на Брегалница". Таа претставува комплетна студија на еден голем регион од Македонија, обработена во духот на современата лингвистичка наука. Македонската наука за јазикот со појавувањето на ова дело се здоби со еден извонреден научен прилог од областа на ономастиката, кој преку историскиот развој на топонимите го прикажува системот на именување во овој лингвистички ареал. Книгата претставува прва целосна научна работа од овој тип од македонски автор. Со голема смисла за обработка на општи и специјални прашања со кои се објаснуваат карактеристичните феномени во македонската ономастика, авторот презентира обилен материјал, синтетизиран и интерпретиран на високо ниво, кој ќе биде од полза не само за македонската и југословенската наука туку и пошироко — за словенската.

Книгата е поделена во пет глави: I. Увод кон месните имиња (5—23), II. Речник на месните имиња (23—170), III. Семантичка класификација на месните имиња (171—188) и IV. Структурна класификација на месните имиња (189—209). На крајот следуваат: Заклучок (211—215), Резиме (217—221), Литература (223—228) и Библиографија (229—233).

Во уводниот дел авторот дава преглед на разгледуваниов топонимиски регион во истонча Македонија кој опфаќа 291 населено место од општините: Велешка, Светиниколска, Пробиштипска, Штипска, Радовишка, Кочанска, Кратовска, Кривопаланечка, Делчевска и Беровска. Необично интересен е историскиот осврт кај некои ојконими регистрирани од најстари времиња (како *Штип* од III век, *Злетово*, *Конче* од XI, *Лесковица* од XII, *Кнежје* од XIII и др.). Врз основа на овие т.н. ис-

ториски месни имиња, а споредувајќи ги при тоа со соодветните современи месни имиња, авторот заклучува дека нивната адаптација во текот на неколку века е извршена пред сè на фонетски и морфолошки план (сп. *Штип* < Stipion, *Брест* < Брѣсть, *Лезово* < Лѣзово и др.). Мал е бројот на оние топоними што се видоизмениле под влијание на народната етимологија (*Пробиштип* < Провѣщит), потоа со промена на родот (*Кнежје* < Кнегиниа) или со скратување на двочлените имиња во едночлени суфиксирани ономастички единици (сп. *Илиово* < Светаго Илиѥ). Пишувајќи за соединувањето на двокомпонентните месни имиња од различни пунктови од придавска и именска компонента, авторот заклучува дека двете месни имиња со различни придавки, а иста именка, ја задржале во денешно време само именската компонента (од *Долно* и *Горно Оризари* денес имаме само *Оризари,* од *Долни* и *Горни Козјак* само *Козјак* и сл.). Меѓутоа, во ономастиката е познат и обратниот процес, кога од едно месно име на еден пункт се добиваат подоцна две и повеќе номинации, т.е. самостојни ојконимиски единици (од некогашното *Рудари* денес имаме *Турско Рудари* и *Шопско Рудари,* од *Барбарево* имаме *Горно Барбарево* и *Долно Барбарево* и сл.). Што се однесува до преименувањето на топономастичките единици, тоа можело да настане според имињата на одделни маала во еден ојконимиски ареал (сп. денешното *Ветрен* од некогашното село *Црквенец),* или според некои географски објекти (*Лакавица, Полето, Црн Камен* итн.). Не биле ретки и преименувањата од страна на различните управи кои доаѓале и си оделе на овој наш терен. Така селото *Амзабегово* во 1929 година било наречено *Ковачевац* (според презимето на убиениот генерал Ковачевиќ, а во годините на бугарската окупација (1941—1944) е наречено *Балабаново.*

Топономастиката е наука за етимологијата и токму поради тоа д-р Олга Иванова пишува (во посебен оддел во уводот) дека првобитното значење на зборот, т.е. на топонимот и неговото сродство со другите топоними во сродните словенски јазици се открива преку познавањето на механизмот на еволуцијата низ која едно месно име поминало. Многу етимологии можат да останат темни и неразјаснети, бидејќи денес сосема ни се непознати јазиците во кои таквите месни имиња прв пат настанале. За откривањето на етимологијата во топономастичкиот материјал се потребни пред сè историски потврди, лингвистичка издржаност на анализата на неговиот развој, споредбени проучувања со другите сродни јазици и, секако, компарација со микротопонимискиот материјал на односната јазична територија. Во таа смисла авторот на ова дело дава нови етимолошки толкувања различни од оние што до сега се среќаваат во топонимиската наука. Тоа особено јасно се гледа на стр. 17, каде што авторката полемизира со бугарскиот лингвист Ј. Заимов, кај кого јасно се препознава тенденцијата кон

бугаризирање на месните имиња од регионот по сливот на Брегалница.

*II глава* содржи Речник на месните имиња. Таа е најголема по обем и, сметам, најзначајна по содржина. Во неа е опфатено 291 месно име и тоа во неговата месна форма, со соодветниот акцент, со сите историски потврди дадени хронолошки, поаѓајќи од синхронијата кон дијахронијата. Според авторот, изучувањето на месното име всушност е изучување на неговата етимологија, односно пронаоѓање на апелативот од кој месното име е произлезено. Всушност, етимологијата на месните имиња е и одредување на апелативот. Освен тоа, дадена е и јасна слика на продуктивноста, односно непродуктивноста на апелативот и на формата, како на релација месно име ~ месно име, така и на релација месно име ~ микротопоним.

Во III глава е разгледана семантичката класификација на месните имиња. Авторот го групира материјалот од обласга по сливот на реката Брегалница во две лексички сфери: 1. од називи на луѓе —нивните имиња, презимиња и прекари и 2. од називи што ги карактеризираат природните услови на месноста. Месните имиња кои се во врска со имињата на лицата се поделени на имиња од словенско потекло, со апелативна или антропонимска основа, и на имиња од несловенско потекло кои навлегле во нашиот јазик преку грчкиот, турскиот и романскиот или со нивно посредство. Месните имиња номинирани според природните услови на месноста се класифицирани понатаму според релјефот (*Лаки, Јамишта, Припор* и др.), хидрографијата (*Блатец, Вирче, Драмче* и др.), растителниот и животинскиот свет (*Брест, Врбица; Гарван, Орел*), временско-климатските и сезонските појави (*Ветрен, Пек'лане* и др.), потоа според разните определби (како: *Горни* и *Долни Балван, Нов* и *Стар Истевник* и др.) и бои (*Бели, Зелени Град, Сарамзалино* и др.). Во посебен дел од оваа глава се зборува за месните имиња што ги карактеризираат економските појави (и тоа според занимањето на луѓето: *Оризари, Рудари*), етничкиот состав на населението (*Арбасанци, Саса, Турско Рудари*), според положбата во општеството (*Амзабегово, Емирица, Кнежево*) итн. Необично интересни се и оние месни имиња што ја карактеризираат и самата населба, а со тоа често даваат и слика за историјата на тоа име (на пр. *Бигла, Ерцелија, Истевник, Чардаклија* и др.). На крајот од оваа глава авторот ги прикажува и топонимите кои се во тесна врска со зборовите од културно или религиозно значење (*Барбарево, Богословец, Јакимово, Моштица, Џумајлија* и др.).

Во IV глава месните имиња од брегалничкиот регион се претставени преку структурната класификација. Типовите на зборообразување кај имињата на места во овој ареал се определени преку способноста на зборовите да се врзуваат со определени суфикси или префикси. Констатирано е дека „зборо-

9*

образувањето на месните имиња на областа по сливот на Брегалница е претежно суфиксно. Според тоа, класификацијата на суфиксните месни имиња ќе биде истовремено и зборообразувачка и морфолошка" (стр. 189). Преку една ваква класификација може да се определи јазичната припадност на споменатиот материјал и да се провери уште еднаш точноста на предложените етимологии. Исто така се донесува заклучок за степенот на продуктивноста, односно непродуктивноста на одредени зборообразувачки типови во овој лингвистички ареал. Најмногубројните суфиксирани топономастички единици се изделени во две подгрупи: 1. месни имиња во еднина и 2. месни имиња во множина. Оние во еднина можат да бидат од машки род на *-лија, -ов, -ак, -ик, -овик, -ник, -еник, -ен, -еи, -еш, -јь, -ин, -ор, -ур, -ат, -от, -иќ, -ош, -уш (Балталија, Липов Дол, Дренак, Топлик, Долни* и *Горни Липовик, Стар* и *Нов Истевник, Трстеник, Љуботен, Липец, Бунеш, Балван, Костин Дол, Звегор, Шопур, Кочилат, Сопот, Судиќ, Стрмош, Пенуш),* од женски род на *-ја, -ија, -ка, -ица, -овица, -евица, -ница, -штица (Скоруша, Турија, Црешка, Каменица, Луковица, Косевица, Лубница, Враштица)* и од среден род на *-је, -иште, -че, -ово, -ево, -ено, -ино, -це (Радање, Бучиште, Вирче, Безиково, Пехчево, Умлено, Кишино, Селце).* Кај топонимите од другата група, т.е. во множина, ги среќаваме суфиксите *-ани/-јани, -ари, -лари/-лери, -ци, -овци/-евци, -анци/-енци, -инци, -арци, -ларци/-лерци (Доброшани, Небојани, Оризари, Софилари, Ќоселери, Мојанци, Грдовци, Ногаевци, Гајранци, Павлешенци, Вранинци, Соколарци, Јамуларци, Едеклерци).*

Префиксираните месни имиња се претставени преку два зборообразувачки модела: 1. префиксирани топоними *(Подлак, Превод* и др.) и 2. префиксирано-суфиксирани топоними *(Загорци, Облешево* и др.).

Изнесени се и несуфиксирано-непрефиксираните топиними во еднина *(Бања, Град, Дамјан и* др.) и во множина *(Лаки, Три Чешми, Бели* и др.).

На крајот се дадени и осум карти. Од нив една е општа, со месните имиња на разгледуванава област и со соодветна нивна нумерација, и седум посебни, од кои се добива јасен увид во географската распределба на суфиксираните месни имиња (3 карти), на месните имиња со непродуктивни суфикси (1 карта), на префиксираните месни имиња (1 карта) и на несуфиксирано-неорефиксираните месни имиња (1 карта).

Книгата на д-р Олга Иванова „Месните имиња на областа по сливот на Брегалница" со својот богат ономастички материјал (современ, историски и споредбен) и неговата солидна обработка претставува, меѓу другото, поттик и предизвик за ономастичарите од нашата земја да дадат и тие свои придонеси на ова поле.

*Марија КОРОБАР-БЕЛЧЕВА*

## ГОЛЕМ НАУЧЕН ПОТФАТ: РЕЧНИК НА СТАРОСЛОВЕНСКИОТ ЈАЗИК

Во 1982 година излезе од печат 35. свеска од Речникот на старословенскиот јазик што го издава Чехословачката академија на науките во Прага. Со оваа свеска се комплетира III том од Речникот: *Slovník jazika staroslověnského*, Academia Praha, I. А—ћ, 1958; II. К—О, 1966; III. П—Р, 1982. Овој факт ни дава повод да го обележиме во нашево списание излегувањето на ова дело кое наполно оправдано може да се вброи меѓу најзначајните потфати на современата славистика.

Работата врз Речникот почна во 1943 година на иницијатива на покојниот проф. Ј. Курз. Во релативно кратко време се извршени потребните подготовки и собран огромен материјал. Речникот се огласи во 1956 година со Пробна свеска и по две години, кон IV меѓународен конгрес на славистите во Москва, во 1958 година, излезе и 1. свеска од I том под редакција на Ј. Курз. Под неговото раководство за работата врз Речникот е оформен научен колектив составен од врвните чешки специјалисти-палеословенисти и искусни лексикографи. Покрај главниот уредник Ј. Круз (том I—III), редакцијата на Речникот во трите тома ја сочинуваат: А. Достал (т. I), З. Хауптова (од т. II), Б. Хавранек, К. Хоралек, Фр. Копечни (од т. II), Ф. В. Мареш, А. Матл, М. Штербова, Ј. Вашица (т. I—II), Р. Вечерка (од т. III). По смртта на главниот уредник Ј. Курз (1972), вршител на должноста е З. Хауптова. Составувачи на речничките статии во трите тома се: М. Бауерова, Е. Блахова, М. Фридрих (т. I), К. Хадерка (т. I), З. Хауптова, Ст. Херодес, В. Конзал (т. II, III), В. Киас, Ф. В. Мареш (т. I), А. Матл (т. I), И. Пацлова, Л. Пацнерова, Ф. Пекарек (т. I, II), Ж. Шарапаткова (т. III), Ј. Шевела, М. Штербова, Ј. Влашек (т. II, III), П. Вискочил. Научен уредник на Речникот беше Б. Хавранек, по неговата смрт (1978) должноста ја презеде Ј. Петр.

Речникот го фиксира лексичкото богатство на најстариот културен јазик на Словените — старословенскиот. Материјалот е црпен од спомениците кои се поврзуваат со најстарата епоха на старословенската писменост. Конкретно, Речникот го опфаќа материјалот од т. нар. канонски спеменици, натаму, од текс-

товите што настанале во најстариот период од развитокот на словенската писменост како плод на преведувачката дејност на Кирила и Методија и на нивните ученици и, најпосле, ги содржи и чешкоцрковнословенските текстови. Спрема тоа, Речникот меѓу своите извори, покрај најстарите зачувани споменици, нужно вклучува и голем број подоцнежни црковнословенски текстови, помлади преписи на делата за кои основано се претпоставува дека морале да бидат преведени уште во најстарото време.

Меѓу изворите за Речникот, од разбирливи причини, видно место заземаат споменици од македонско потекло. Од една страна, тие го претставуваат најголемиот дел од канонските текстови на кои, секако, им припаѓа централното место во Речникот, но, од друга страна, користен е и немал број од подоцнежните македонски преписи на старите текстови, во кои веќе се проникнати особеностите на македонската варијанта на црковнословенскиот јазик, но кои, во основа, ја чуваат лексиката на најстариот превод. Покрај нив, секако, се користени и текстовите од другите редакции на црковнословенскиот јазик. Тука би спомнале дека меѓу изворите на Речникот се наоѓаат и апостолите Охридски, Слепченски и Струмички (одн. Македонски), псалтирите Болонски и Погодинов и паримејниците Григоровичев и Лобковски кои ќе се користат и за Речникот на македонските библиски ракописи, врз кој се работи во Одделението за историја на македонскиот јазик при Институтот за македонски јазик во Скопје. Но веднаш да кажеме дека користењето на делумно исти извори нема да значи повторување. Дури во редакцискиот речник ќе можат во полна мера да дојдат до израз нивните специфичности кои ги карактеризираат како споменици од македонска варијанта на црковнословенскиот јазик.

Во согласност со особеностите на обработуваната лексика и карактерот на речникот се презентирани адекватни лексикографски решенија кои се подетално изложени во Уводот во I том. Тука ќе ги изнесеме само во најкратки црти. Речникот го обработува сиот расположлив материјал извлечен со ексцерпцијата вклучувајќи ги и сопствените имиња. Заглавијата се даваат во нормализирана старословенска форма со нужна граматичка определба. Кај секој збор точно се определени изворите во кои тој е потврден. Во одделни случаи се приведуваат и определени граматички податоци. Секоја речничка статија донесува целосна семантичка карактеристика на зборот, не испуштајќи ги од предвид ни ретко потврдените значења. Значењата кои произлегуваат од ексцерпираниот материјал се определуваат со помош на чешки, руски и германски превод, делумно и со латински превод. Се наведуваат оригиналните грчки (латински, старогорногермански) паралели, како и секундарните латински паралели. Јазикот на толкувањата е латински.

Кај антропонимите и топонимите, како и кај поимите од материјалната култура и кај термините во случај на потреба, се даваат кратки толкувања од енциклопедиски карактер. Секое значење е документирано со богат илустративен материјал. На крајот од речничката статија се посочуваат најнужните синоними.

Речникот на старословенскиот јазик ги исполнува одамнешните желби и планови на славистите. Со изобилството на податоци, богатиот и сигурен материјал и високото ниво на лексикографската обработка Речникот е во можност да ги задоволува барањата на широк круг специјалисти, пред сè палеословенисти, но и сите други чијашто работа е поврзана со прашањата за историјата, културата итн. на словенските народи. Сите достоинства на Речникот на старословенскиот јазик добро им се познати на неговите досегашни корисници и не еднаш биле истакнувани во многубројните позитивни одгласи во светот.

Секако дека печатењето на едно вакво дело претставува многу специфична работа и е поврзано со редица технички проблеми и објективни тешкотии кои досега, за жал, диктираат многу бавно темпо на излегување, наспроти волјата на авторскиот колектив. Во таа смисла показателен е фактот дека веќе цели десет години излегува ракописот авторски подготвен уште од главниот уредник Ј. Курз пред неговата смрт во 1972 година. Затоа на крајот би сакале да му пожеламе на ова толку потребно дело, чиј крај сите заинтересирани со нетрпение го очекуваат, поблагопријатни услови за побрзо излегување.

*Зденка РИБАРОВА*

## ХРОНИКА

### ЕДИНАЕСЕТТИ ДЕНОВИ НА ПРОСВЕТНИТЕ РАБОТНИЦИ НА МАКЕДОНИЈА И СВЕЧЕНОСТИ ВО ЧЕСТ НА ГОЛЕМИОТ ПОЕТ ГРИГОР С. ПРЛИЧЕВ

На 27 и 28 јануари 1983 година во Битола се одржаа единаесеттите по ред Денови на просветните работници на Македонија. Во присуство на близу 1.000 просветни работници од сите општини во Републиката, како и претставници на општествено-политичките организации, манифестацијата којашто се одржа во големата сала на Домот на културата, ја отвори Кирил Алексовски, претседател на Советот на Средбите, по настапот со пригодна програма на хорот при Културно-уметничкото друштво „Стив Наумов“ од Битола.

Од името на градот—домаќин, учесниците на Средбите ги поздрави Владо Ѓорѓиев, претседател на Собранието на Општина Битола, кој ги запозна со богатото историско и револуционерно минато на овој крај и со неиговите стопански, просветно-културни и општествени достигања по ослободувањето.

Потпретседателот на Извршниот совет на Собранието на СР Македонија Стојан Андонов говореше на тема: „Општествено-економската положба во Републиката и земјата“. Притоа тој посебно се задржа на проблемите и тешкотиите во економскиот развој и задачите за економска стабилизација.

Во продолжение, со свои излагања истапија д-р Васил Тупурковски и д-р Александар Донев. Првиот говореше за меѓународната политичка ситуација и улогата на самоуправна социјалистичка неврзана Југославија во светот, а вториот за улогата и задачите на Сојузот на Синдикатите на Македонија во остварувањето на задачите за економска стабилизација.

Вечерта, за учесниците на Средбата, ансамблот на Народниот театар од Битола ја прикажа драмата „Пиреј“, работена според истоимениот роман на Петре М. Андреевски, а концерт на народни песни и ора приреди Културно-уметничкото друштво „Илинден“ од Битола.

Вториот ден, пред учесниците на манифестацијата говореше проректорот на Универзитетот во Битола д-р Методија Конески на тема: „Соработката на Универзитетот во Битола со организациите на здружениот труд во регионот“, а по него д-р Цветко Смилевски, директор на Републичкиот завод за унапредување на образованието и воспитувањето истапи со излагање на тема: „Состојбите, проблемите и перспективите на преобразбата на насоченото средно образование“.

Потоа манифестацијата продолжи со тематска дебата за повеќе актуелни прашања од работата и развојот на образованието и воспитувањето, во рамките на шест тематски подрачја: одделенска настава, општествено-економско, природно-математичко, политехничко, работно и општокултурно подрачје, а заврши со посета на работните колективи РЕК „Битола“ и Текстилен комбинат „Битолатекст“, каде што учесниците се запознаа со нивната работа и деловните резултати и со другарска вечер во хотелот „Епинал“.

Општа оценка е дека годишниве единаесетти по ред Јануарски денови на просветните работници беа мошне успешно организирани и спроведени и дека многу придонесоа за размена на драгоцени искуства од секојдневната работа на наставниот кадар.

*

Во знак на 90-годишнината од смртта на големиот македонски поет Григор Прличев, на 5 и 6 февруари о. г. во Охрид се одржа манифестацијата „Прличеви беседи '83“.

Првиот ден, пред бистата на поетот беше положен ловоров венец, а писателот Бошко Смаќоски одржа пригоден говор од името на Друштвото на писателите на Македонија. Потоа, во просториите на Градската библиотека „Григор С. Прличев“ се одржа средба помеѓу љубителите на убавиот пишан збор и писателите, а во салата на Домот на културата „Григор С. Прличев“, пред голем број општествени, научни и културно-просветни работници од Охрид и Републиката, беседа за животот и делото на Григор С. Прличев одржа истакнатиот македонски поет Матеја Матевски.

Вечерта на вториот ден од манифестацијата е приредена „Вечер на литературното творештво на академикот Славко Јаневски“, на која за обемното и разновидно литературно творештво на писателот Јаневски говореа проф. д-р Георги Старделов и писателот Влада Урошевиќ, а артистите Владимир Светиев и Емил Рубен интерпретираа избор од поезијата на писателот.

Со оваа нова форма, во која се посветува простор на современото македонско литературно творештво, манифестацијата чувствително ја збогатува својата содржинска концепција.

Во рамките на одбележувањето на 90-годишнината од смртта на поетот Григор С. Прличев, на 7 февруари во свечената сала на Македонската академија на науките и уметностите се одржа свечен собир, на кој присуствуваа членови на Академијата, општествени, научни и културно-просветни работници.

На свечениот собир акод. Харалампие Поленаковиќ ја одржа беседата „Првпат јавно — и преродбенски".

*Михаил ЈАНУШЕВ*

# НАУЧНА, УМЕТНИЧКА И ИЗДАВАЧКА ДЕЈНОСТ ВО ОБЛАСТА НА ЛИНГВИСТИКАТА И ЛИТЕРАТУРНАТА НАУКА ВО 1983 ГОДИНА НА МАКЕДОНСКАТА АКАДЕМИЈА НА НАУКИТЕ И УМЕТНОСТИТЕ

Програмата за работа во 1983 година на Македонската академија на науките и уметностите предвидува богата научна, уметничка и издавачка дејност во областа на лингвистиката и литературната наука. Така, во рамките на научните проекти ќе продолжи работата врз: „Македонска стручна и научна терминологија“ (ќе бидат издадени 4 броја на Билтенот на Одборот за изработување на македонска терминологија), „Македонија и македонскиот народ“ (ќе се работи врз проведување на руски јазик на книгата „Фолклорот на македонскиот народ“), „Јазични испитувања на Малеш и Пијанец“, „Јазично-литературни испитувања на планината Бистра“, меѓународни лингвистички атласи („Општословенски лингвистички атлас“, „Европски лингвистички атлас“ и „Општокарпатски лингвистички атлас“), „Атлас на македонските дијалекти во Егејска Македонија“, „Книжевно-културните врски помеѓу Македонците и Црногорците од најстари времиња до денес“ и „Македонските и црногорските говори на албанско пограничје, со посебен оглед на заедничките иновации и интерференцијата со албанскиот јазик и компаративно изучување на македонската и црногорската ономастика“ (и двата проекта во соработка со Црногорската академија на науките и уметностите), „Константин и Андреја Петкович — нивниот живот и литературно-културна дејност“. „Речник на турцизмите во македонскиот јазик“ и „Микенските лични имиња“.

Се предвидува одржување на два научни собири од областа на литературата и јазикот, и тоа: „Битовото и историското во македонската проза“, на кој ќе земат учество околу 20 научни работници и уметници од СРМ и СФРЈ, и „Јазичните појави, особини и процеси во Битола и Битолско денеска и во минатото“ (во соработка со Друштвото за наука и уметност во Битола).

Исто така, се предвидува и одбележување на значајните годишнини: 90 години од смртта на Григор Прличев (со свечен

собир), 80 години од Илинденското востание (со вечер на македонска современа поезија и македонска современа музика), 40 години од смртта на Кочо Рацин (со вечер на која ќе биде поднесен реферат за животот и дејноста на поетот и изведени песни компонирани на негови стихови) и 60 години од раѓањето и една година од смртта на Ацо Шопов (со вечер посветена на неговото творештво и песни компонирани на негови стихови).

Во секторот на издавачката дејност ќе бидат издадени следните публикации: „Аромунскиот дијалект од Крушево — СР Македонија“ од Збигнев Голомб (монографија на англиски јазик), „Основниот систем на терминологијата на словенската ономастика (монографија, во редакција на Божидар Видоески и Блаже Конески), „Прилози“ на Одделението за лингвистика и литературна наука, бр.: VI/1—81, VII/1—82, VII/2—82 и VIII/1—2/83 (трудови од Научниот собир „Животот и делото на Јордан Хаџи Константинов-Џинот“), „120 години од смртта на браќата Миладиновци“ (зборник на трудови од научен собир), „Аристотел за поетиката“ од Михаил Д. Петрушевски (монографија), „Струмичкиот апостол“, „Споменица посветена на Ацо Шопов“, Свечен собир посветен на 90-годишнината од смртта на Григор Прличев“, а ќе се подготвуваат за предавање во печат: „Фонолошки описи на македонските дијалекти во Егејска Македонија“ од Божидар Видоески (монографија), „Библиографија на македонскиот јазик“ од Божидар Видоески и Милева Милев, „Добромирово евангелие“, „Текстови на македонските говори од Егејска Македонија на територијата на Полска“ од Алфред Заремба и „Реканскиот говор“ од Аритон Поповски (монографија).

*М. Ј.*

## ПРОМОЦИИ НА КНИГИ ОД ОБЛАСТА НА ЛИГВИНСТИКАТА И ЛИТЕРАТУРНАТА НАУКА

На 11 март 1983 година, во Институтот за македонски јаизк „Крсте П. Мисирков" во Скопје, во присуство на голем број научни и стручни работници и професори по македонски јазик и литература, се изврши промовирање на две мошне значајни книги за македонскиот јазик и литература: „Од Пејчиновиќ до Рацин" од Тодор Димитровски, научен советник, што ја издаде Книгоиздателството „Култура" од Скопје, и „Месните имиња на областа по сливот на Брегалница" од д-р Олга Иванова, што ја издаде Институтот за македонски јазик „Крсте П. Мисирков" во Скопје.

За вредностите на првата книга говореше Трајко Стаматовски, научен советник и директор на Институтот за македонски јазик „Крсте П. Мисирков" во Скопје, а за втората — акад. Божидар Видоески.

На 14 април 1983 година, во Народната и универзитетска библиотека „Климент Охридски" во Скопје, беа промовирани избраните дела на акад. Блаже Конески, што ги издаде на српскохрватски јазик Издавачката работна организација „Народна книга" од Белград.

Пред голем број научни и јавни работници, писатели, професори и студенти, за литературното творештво на Блаже Конески говореа Цвета Котевска и Милан Ѓурчинов, а артистката Цветанка Трпкова читаше негови песни, меѓу кои и една досега необјавена.

На 9 мај 1983 година, во Институтот за национална историја во Скопје, во присуство на научни и јавни работници, Книгоиздателството „Наша книга" од Скопје организира промоција на книгата „Македонски народни песни за НОБ и Револуцијата" од д-р Симо Младеновски.

На присутните книгата им ја претстави д-р Блаже Ристовски.

*М. Ј.*

## ПРВ ЛЕКТОРАТ ПО МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК ВО СОЕДИНЕТИТЕ АМЕРИКАНСКИ ДРЖАВИ

Во рамките на меѓудржавната соработка во областа на просветата и образованието меѓу СФР Југославија и Соединетите Американски Држави во текот на учебната 1982/83 година започна со работа првиот лекторат по македонски јазик во оваа земја, па како конкретна реализација на таа соработка успешно работи веќе неколку месеци. Лекторатот е отворен во град Портланд на Портландскиот државен универзитет, кој со своите 12.000 студенти е еден од најпознатите и најголемите универзитети во државата Орегон на Пацификот.

Лекторатот по македонски јазик ја започна својата работа на Географското оделение, а во склопот на плановите и програмите на Центарот за централноевропски студиии, каде што во јазичниот отсек се изучуваат некои словенски јазици. Од јужнословенските јазици во овој Центар досега беше застапен само српскохрватскиот јазик, а од оваа учебна година за прв пат на овој универзитет и во САД е воведен и курс по македонски јазик.

Лекторатот е отворен по барање на Македонците што живеат и работат во Портланд, што иако не се многубројни (ги има околу 50 фамилии) се мошне активни и се трудат во најголема мера да ги задржат спомените и врските со својата стара татковина.

Курсот го посетуваат осум студенти што сакаат да го научат македонскиот литературен јазик од различни причини. Така на пример, Леон Спиров, Македонец по потекло, и жена му Сен, Американка, планираат во текот на летото и следната есен да престојуваат неколку месеци во Македонија, каде што проф. Спиров ќе предава на Медицинскиот факултет во Скопје. Боби (Божин) Бунев е исто така Македонец по потекло, меѓутоа, роден и воспитан во Америка, тој зборува и разбира македонски со тешкотии, па сака добро да го совлада литературниот јазик, за да си ја олесни својата професионална дејност. Имено, тој работи како адвокат во Портланд, па застапувајќи ги своите клиенти Македонци по потекло, понекогаш мора да контактира со луѓе и установи во СР Македонија. Тој

смета дека побрзо и поефикасно ќе ја врши својата професионална работа ако ја води преписката со тие луѓе на македонски јазик. Курсот го посетува и жена му Силвија, Македонка по потекло. Денис Готфри и Персила Карлсон се Американци и курсот го посетуваат зашто се вљубени во македонскиот фолклор. Тие лично веќе исполнуваат (пеат и свират) македонска народна музика и сакаат и во иднина да имаат уште многу средби со Македонија и со нејзините фолклорни традиции. Од истите причини македонскиот литературен јазик го изучуваат и студентките Лесли Халок и Рејчел Балдвин.

Курсот по македонски јазик на овој универзитет е застапен со 4 часа неделно, а студентите ќе го слушаат во текот на три семестри, односно од крајот на септември 1982 до средината на јуни 1983 година.

Како прв лектор по македонски јазик во Соединетите Американски Држави е испратен Александар Џукески, професор на Педагошката академија во Скопје, кој ја остварува својата конкретна програма како носител на Фулбрајтовата награда во рамките на меѓудржавната размена на научен кадар меѓу СФРЈ и САД.

Отворањето на лекторатот по македонски јазик во оваа земја претставува голем успех на македонската лингвистика и уште едно официјално признание на македонскиот литературен јазик од страна на САД, а тоа значи и негова натамошна афирмација во светот.

*Александар ЏУКЕСКИ*

# БИБЛИОГРАФИЈА

## НА ЛИНГВИСТИЧКИ ТРУДОВИ ОБЈАВЕНИ ВО СР МАКЕДОНИЈА ВО 1981 ГОДИНА

### книги

ВИДОЕСКИ, Б(ОЖИДАР); ДИМИТРОВСКИ, Т(ОДОР); КОНЕСКИ, К(ИРИЛ); ТОШЕВ, К(РУМ); УГРИНОВА-СКАЛОВСКА, Р(АДМИЛА)
*Правопис на македонскиот литературен јазик: шесто издание.* — Скопје: „Просветно дело", 1981. —188 стр.; 20 см

*Јазикот во јавната комуникација:* зборник на трудови поднесени на Конференцијата одржана во Скопје од 21 до 23 ноември 1979 година /Уредувачки одбор: ПАНДОРА ДИМОВСКА, ТОМЕ ДОКОВСКИ, БЛАГОЈА КОРУБИН, ЗАГОРКА СПАСОВСКА, ОЛГА МИШЕСКА-ТОМИЌ. Главен и одговорен уредник ОЛГА МИШЕСКА-ТОМИЌ. — Скопје: Изд. Друштво за применета лингвистика на Македонија, 1981. —188 стр.; 24 см

КОНЕСКИ, БЛАЖЕ

*Граматика на македонскиот литературен јазик:* дел I и II. — Скопје: Култура; Македонска книга; Мисла; Наша книга, 1981. —551 стр.; 21 см (Избрани дела во седум книги: второ дополнето јубилејно издание; книга шеста)

*За македонскиот литературен јазик.* — Скопје: Култура; Македонска книга; Мисла; Наша книга, 1981. — 337 стр.; 21 см (Избрани дела во седум книги; второ дополнето јубилејно издание; книга петта)

*Историја на македонскиот јазик.* — Скопје: Култура; Македонска книга; Мисла; Наша книга, 1981. —239 стр. 21 см (Избрани дела во седум книги: второ дополнето јубилејно издание; книга седма)

*Историја на македонскиот јазик:* поправено и дополнето издание. — Скопје: Култура, 1981. —239 стр.; 21 см

*Јазични теми.* — Скопје: Мисла, 1981. —299 +/3/ стр.; 21 см (Македонска книжевност: огледи)

КОНЕЧНИ, ЕВИЦА

*Номинализацијата во јазикот на англиската и македонската стручно-научна литература:* докторска дисертација. — Скопје: Универзитет „Кирил и Методиј"; Филолошки факултет, 1981. — 326 л.; 30 см

LUNT, HORACE G.

*The Progressive Palatalization of Common Slavic;* /Editor: BLAŽE KONESKI. — Skopje: Macedonian Academy of Sciences and Arts, 1981. —98 стр.; 42 sm.

МАРКОВ, Б(ОРИС), ЕРМАКОВА, Л(ИДИЈА)

*Краток фразеолошки руско-македонски речник.* — Скопје: Универзитет „Кирил и Методиј", 1981. —83 стр.; 24 см

МИНОВА-ЃУРКОВА, ЛИЛЈАНА

*Македонски јазик за странци:* (морфолошко-синтаксички и лексичко-стилистички вежби): решенија на вежбите со коментари. — Скопје: Универзитет „Кирил и Методиј"; Семинар за македонски јазик, литература и култура, 1981. —69 стр.; 24 см

*Македонски јазик за странци:* (морфолошко-синтаксички и лексичко-стилистички вежби). — Скопје: Универзитет „Кирил и Методиј"; Семинар за македонски јазик, литература и култура, 1981. —112 стр.; 24 см

*Односот на преведувачот кон јазикот и стилот на оригиналот:* зборник со трудови од Симпозиумот на Деветтата меѓународна средба на книжевните преведувачи одржана на 27 и 28 август 1980 година во Тетово /Редакциски одбор: МИРКО АПОСТОЛСКИ, ПАСКАЛ ГИЛЕВСКИ, ИЛИЈА КОРУБИН и ТАШКО ШИРИЛОВ/. — Тетово: Изд. Советот на Меѓународната средба на книжевните преведувачи, 1981. —109 стр.; фотоалбум; 20 см

*Предавања на XIV семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје и Охрид, 7. VIII — 28. VIII 1981* /За издавачот: ТОМЕ САЗДОВ/. — Скопје: Универзитет: „Кирил и Методиј"; Семинар за македонски јазик, литература и култура, 1981. —374 стр. 24 см

*Симпозиум посветен на животот и делото на Марко Цепенков, Прилеп, 15—17 ноември 1979* /Уредувачки одбор: БЛАЖЕ КОНЕСКИ, ХАРАЛАМПИЕ ПОЛЕНАКОВИЌ, БОРИСЛАВ КУЛЕСКИ, БЛАГОЈА СТОИЧОВСКИ/. — Скопје Македонска академија на науките и уметностите; Друштво за наука и уметност — Прилеп, 1981. —463; III стр.; 23 см

ЦРВЕНКОВСКИ, ДУШАН; ГРУЈИЌ, БРАНИСЛАВ

*Англиско-македонски речник.* — Скопје. „Просветно дело", 1981. —422 стр.; 18 см

ARSOVIĆ, JUGOSLAV

*Neka ogrešenja o leksičko-sintaksičku normu i jeziku dnevne štampe.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /47/ —49

БИЦЕВСКА, КИТА

*Апсолутен датив.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 39—43

BURZAN, MIRJANA

*Interfrentne pojave u iskazivanju objekta u srpskohrvatskom jeziku registrovane u govoru učenika pripadnika madjarske narodnosti.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /129/ —135

ВАСИЛЕВСКА, ЦАРЕВА

*Употребата на мајчиниот јазик во наставата по странските јазици.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /149/ —157; Зборник на трудови: Универзитет во Битола; Факултет за туризам и угостителство, 1981, стр. 135—143

VASIĆ, VERA

*Jedan pokušaj sociolingvističke i psiholingvističke analize teksta (na primerima šifara malih oglasa i ženidbeno-udadbenog tepa).* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /63/ —70

*Osobine jezičkog komuniciranja dete-dete u pretškolskoj ustanovi.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /86/ —94; прил.

ВАНГЕЛОВ, АТАНАС

*Поимот изневера кај БЛАЖЕ КОНЕСКИ.* — Современост, 1981, XXXI, 10, стр. 5—20

*Поетскиот израз на БЛАЖЕ КОНЕСКИ.* — Литературен збор, 1981, XXVIII 2, стр. 13—38

ВЕЛКОВСКА, СНЕЖАНА

*Компаративно проучување на удвојувањето на објектот во македонскиот и романскиот јазик.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 45—54

ВИДОЕСКИ, БОЖИДАР

*Фонемата /х/ во дијалектите на македонскиот јазик.* — Прилози МАНУ: Одделение за лингвистика и литературна наука, 1981, VI, 2, стр. /5/ —33

VUKOVIĆ, GORDANA

*Neke osobenosti jezika štampanih reklama (na materijalu iz dnevne i periodične štampe).* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /56/ —62

ГЕОРГИЕВСКИ, ГЕОРГИ

*Некои вокални промени во јазикот на старите записи и натписи.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 3, стр. 19—25

*Некои консонантски појави во јазикот на старите записи и натписи.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 5, стр. 51—64

ДИМОВСКА, ПАНДОРА; КОЛИШЕВСКА, СОЊА

*Местото на мајчиниот јазик во наставата по странски јазици во основното училиште.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /141/—148

ДИМИТРОВСКИ, ТОДОР

*За пропустите во пишувањето на запирката во Рациновите „Бели мугри".* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 1, стр. 3—20

*Константин Миладинов и рускиот партиципски систем.* — Предавања на XIV семинар . . ., стр. /29/—48

*Лексикографските трудови за македонскиот јазик.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 4, стр. 43—49

*На јазични теми.* — Јазични теми / БЛАЖЕ КОНЕСКИ, стр. 281—299

*Некои аспекти на усвојувањето на стандардниот јазик кај нас.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /13/—17

*Транскрипција на текстовите на КОЛЕ НЕДЕЛКОВСКИ.* — Литературен збор, 1981, XXIII, 6, стр. 37—46

*Трудови на акад. БЛАЖЕ КОНЕСКИ за нашиот писмен јазик низ вековите и за јазикот на македонската народна поезија:* (по повод на книгите: Од историјата на јазикот на словенската писменост во Македонија (1975) и Јазикот на македонската народна поезија (1971). — Литературен збор, 1981, XXVIII, 5, стр. 123—139

ДОКОВСКИ, ТОМЕ; ПЕНДЕВСКИ, МЕТОДИ; ЗИГЛИН, СТЕФАН

*Некои согледувања за примената на јазикот во Радио-телевизија Скопје.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /29/—33

ДРВОШАНОВ, ВАСИЛ

*Зеница.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 6, стр. 97—98

*Лексичката изоглоса глeда // пули во македонските дијалекти.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 5, стр. 121—122

*Називи на црнката (pupilla) во македонските говори.* — Литературен збор. 1981, XXVIII, 2, 55—

ZAMUROVIĆ, NADA

*Novinski naslovi na prvoj strani le Monde-a i Politike.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /34/—41

ЗДРАВКОВСКИ, СЛАВКО

*Практичната проблематика на македонскиот литературен јазик.* — Плодна лингвистичка дејност на БЛАГОЈА КОРУБИН, стр. 24—28

ИВАНОВА, ОЛГА

*Брегалница и Штип како потврда на аксиомата за врската меѓу хидронимот и ојконимот.* — Предавања на XIV семинар.., стр. /133/—147

ИЛИЕВСКИ, ПЕТАР ХР.

*Внатрешни и надворешни фактори на развојот на македонскиот третосложен акцент.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 4, стр. 35—42

*Топонимијата — јазик на земјата.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 5, стр. 27—35

*Учество на грчко-романската јазична средина во формирањето на македонскиот третосложен акцент. — Прилози МАНУ:* Одделение за лингвистика и литературна наука, 1981, VI, 2 /35/—58

ЈАШАР-НАСТЕВА, ОЛИВЕРА

*Лексичко-семантичкиот систем на бои во современиот македонски јазик:* прилог кон проучувањето на хроматската терминологија. — Прилози МАНУ: Одделение за лингвистика и литературна наука, 1981, VI, 2, /59/—75

JERKOVIĆ, JOVAN

*Lingvistički i metodološki aspekti učenja jezika društvene sredine.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /120/—124

ЈОРДАНОСКИ, ЈОРДАН

*Вокализмот и консонантизмот при артикулирањето на фонемите.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /95/—97

JOCIĆ, MIRJANA

*Tipovi jezične adaptacije u obraćanju vaspitača deci.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /168/—176

КАРОВСКИ, ЛАЗО

*Слоевите на поетскиот јазик на МАРКО ЦЕПЕНКОВ.* — Симпозиум посветен на животот и делото на МАРКО ЦЕПЕНКОВ, стр. /313/—320

KAŠIĆ, JOVAN

*Neki aspekti multimedijalnog pristupa učenju jezika naroda i narodnosti.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /125/—128

KAYNAK, ISMAIL

*An Analysis and Evaluation of the Use the Turkish Words, Expressions and Proverbs in the Collected Works of MARKO CEPENKOV.* — Симпозиум пос ветен на животот и делото на МАРКО ЦЕПЕНКОВ, стр. /309/—311

КЕПЕСКИ, КУРМЕ

*За местото во реченицата на глаголот сум-биде* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 126—127

*Јазикот на МАРКО ЦЕПЕНКОВ во личните творби и во собраните народни приказни.* — Симпозиум посветен на животот и делото на МАРКО ЦЕПЕНКОВ, стр. /321/—334

КИШ, МАРИЈАНА

*Називите за „качамак" (герм. polenta) во македонските говори.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 1, стр. 43—51

*Одраз на едно време во јазикот на весникот „Нова Македонија".* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /42/—41

КОВАЧЕВСКИ, СЛАВКО

*Говорни вежби со употреба на дијафилмови во III одделение.* — Просветно дело, 1981, XXXV, 5—6, стр. /42/—61

КОНЕСКИ, БЛАЖЕ

*Јазична споредба меѓу записите на МАРКО ЦЕПЕНКОВ и некои други македонски текстови од XIX век.* — Симпозиум посветен на животот и делото на МАРКО ЦЕПЕНКОВ, стр. /325/—342

КОНЕСКИ, КИРИЛ

*За употребата на формите ќе бидам-ќе сум во македонскиот јазик.* — Предавања на XIV семинар.., стр. /77/—86

*Концепција на букварот на македонскиот јазик.* — Просветно дело, 1981, XXXV, 1—2, стр. /103/—117

КОРОБАР-БЕЛЧЕВА, МАРИЈА

*Женските лични имиња во еден кодик на манастирот Матка од XVI век* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 1, стр. 37—42

КОРУБИН, БЛАГОЈА

*Accent of Foreing Words in the Macedonian Language.* — Macedonian Review, 1981, XI, 1- стр. 74—82

*За именките од типот меана-кафеана во македонскиот јазик:* (кон зборообразувањето). — Литературен збор, 1981, XXVIII, 3, стр. 109—113

*Збирната множина во македонскиот литературен јазик.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 3—11

*Лексичките заемки во македонскиот јазик во врска со некои екстралингвистички фактори.* — Предавања на XIV семинар.., стр. /63/—75

*Литературнојазичната норма и јазикот на јавната комуникација.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /8/—12

KRAUS SREBRIĆ, EVA

*Putevi vaspitanja učenika za samoobrazovanje u stranom jeziku u fazi osnovne škole.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /158/—163

КРЛЕ ЗДРАВКОВИЌ, НЕВЕНА

*Прилог кон подготовката за издавање учебник по странски јазик.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /164/—167

ЛУКИЌ, СВЕТА

*Блаже Конески — прв човек на македонската ренесанса.* — Разгледи, 1981, XXIII, 9, стр. /687/—709

МАРКОВ, БОРИС

*Скратеници во современиот македонски јазик.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /177/—185

*За функционирањето на префиксните и префиксно-суфиксните именки во македонскиот јазик.* — Предавања на XIV семинар.., стр. /49/—61

*Македонски презимиња изведени од женско лично име или прекар.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 3, стр. 13—17

МИЛЧИН, ИЛИЈА

*Јазикот на нашата сцена.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 5, стр. 37—42

МИНОВА-ЃУРКОВА, ЛИЛЈАНА

*Глаголи со вградена негација.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 3, стр. 115—117

*Го користам случајот...* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 127—129

*Еден од оние режисери...* Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 122—123

*Забелешки за предлогот меѓу.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 3, стр. 113—115

*Заедничкото кај одделни видови сложени реченици.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 6, стр. 93—96

*Литературните јазици — норма и развој*. — Плодна лингвистичка дејност на БЛАГОЈА КОРУБИН. Литературен збор, 1981, XXVIII, 6, стр. 7—11

*Можен начин за означување повторливи дејства*. — Литературен збор, 1981, XXVIII, 4, стр. 110—111

*Некои карактеристики на јазикот на нашиот печат*. — Предавања на XIV семинар.., стр. /119/—131

*Се шетаме или шетаме?*. — Литературен збор, 1981, XXVIII, 4, стр. 113—114

*Формите за сегашно време од свршени глаголи*. — Литературен збор, 1981, XXVIII, 4, стр. 109—110

МИТЕВА, ДИМКА

*За придавките на -иштен во македонскиот јазик*. — Литературен збор, 1981, XXVIII, 5, стр. 119—120

*Значењата и употребата на дури (врз примери од јазикот на македонската народна поезија)*. — Литературен збор, 1981, XXVIII, 6, стр. 47—52

*Лексемата душа во јазикот на македонската народна поезија*. — Литературен збор, 1981, XXVIII, стр. 72—35

*Странската лексика во македонскиот јазик*. — Плодна лингвистичка дејност на БЛАГОЈА КОРУБИН, стр. 16—20

МИХАЈЛОВ, ДРАГАН

*Некои статистички испитувања на јазикот во средствата за масовно информирање и во училишни учебници со помош на електронски пресметувачки машини (ЕПМ)*. — Јазикот во јавната комуникација, стр. /18/—28

МИШЕСКА-ТОМИЌ ОЛГА

*Лингвистиката и нејзината примена во дејноста на средствата за масовно информирање и во училиштата*. — Јазикот во јавната комуникација, стр. /5/—7

МОКРОВ, БОРО

*The Struggle for the Macedonian Language in Mid — Nineteenth Century*. — Macedonian Review, 1981, XI, 2, стр. 146—160

НИКОЛОВСКА, ЕЛИЦА

*За вештината на говорењето*, (Dr Smiljka Vasić, VEŠTINA GOVORENJA, Beogradski izdavačko-grafički zavod, Beograd, 1980). — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 135—138

*Јазичната развиеност на децата на преодот од предучилишната во училишната возраст*. — Јазикот во јавната комуникација, стр. /74/—85

*Култура на читањето:* 1: правилноста и логичноста на читањето. — Литературен збор, 1981, XXVIII, 3, стр. 69—81

*Опишувањето во усното и писменото изразување на учениците*. — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 101—113

*Планирање во наставата по македонскиот јазик*. — Литературен збор, 1981, XXVIII,, 6, стр. 83—92

НИКОЛОВСКА, ЕЛИЦА; НИКОЛОВСКИ, АТАНАС

*Усното и писменото изразување во наставните програми по македонски јазик.* — Просветно дело, 1981, XXXV, 5—6, стр. /37/—47

НИКОЛОВСКИ, АТАНАС

*Варијанти на раскажувањето во основното училиште.* — Литературен збор, XXVIII, 5, стр. 95—107

*Дијалектни одгласи во синтаксата на ученичкиот пишан говор.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /38/—105

*Култура на читањето: изразноста на читањето.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 3, стр. 83—108

НЕСИМИ, РЕМЗИ

*Некои македонски и српскохрватски калки во средствата за јавно информирање на албански јазик.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /50/—55

НОВЕВСКА, ЗВЕЗДА

*Терминологија на текстилното творештво во Битолско.* — Фолклорот и етнологијата на Битола и Битолско, стр. 503—516

*Плодна лингвистичка дејност на БЛАГОЈА КОРУБИН* /група автори/. Литературен збор, 1981, XXVIII, 6, стр. 3—26

ПОЛЕНАКОВИЌ, ХАРАЛАМПИЕ

*За еден збор во една песна на КОНСТАНТИН МИЛАДИНОВ.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, 121—122

ПОП-АТАНАСОВ, ЃОРЃИ

*Македонски превод на расказот за девојката без раце од 1810 год.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 5, стр. 69—76

ПАНОСКА РУЖА

*Перспективноста на прозниот јазик на МАРКО ЦЕПЕНКОВ.* — Симпозиум посветен на животот и делото на МАРКО ЦЕПЕНКОВ, стр. /342/—346

ПЕРИЌ-КОРУБИН, СНЕЖАНА

*Библиографија на трудовите на БЛАГОЈА КОРУБИН.* — Плодна лингвистичка дејност на БЛАГОЈА КОРУБИН. Литературен збор, 1981, XXVIII, 6, стр. 28—36

ПОПОСКИ, АЛЕКСА

*Морфо-семантичката адаптација на францусските лексички заемки и нејзиното влијание во изучувањето н францускиот и на македонскиот како странски јазик.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 1, стр. 97—106

РИЗОВСКИ, ЖИВКО СТ.

*Прашања од областа на синтаксата на македонскиот јазик.* — Плодна лингвистичка дејност на БЛАГОЈА КОРУБИН. Литературен збор, 1981, XXVIII, 6, стр. 11—16

РИСТЕВСКА, ЛИЛЈАНА

*Прилог кон библиографијата на трудовите на БЛАЖЕ КОНЕСКИ.* — Разгледи, 1981, XXIII, 1, стр. /85/—101

РИСТЕВСКИ, СТОЈАН

*Испитување за присутноста на литературниот збор во основните училишта на Охридската, Струшката и Кичевската општина.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /106/—110

*Литературниот јазик и дијлектно-месниот говор во говорната практика на учениците: (испитување).* — Просветно дело, 1981, XXXV, 3—4, стр. /51/—64

РИСТОВСКИ, БЛАЖЕ

*Кон филолошко-литературната дејност на ПЕТАР ПОПАРСОВ:* по повод 40-годишнината од неговата смрт. — Современост, 1981, XXXI, 4, стр. 115—133

РИСТУЈЧИН, ПЕТРЕ

*Името на Шљонск и неговата адаптација во македонскиот јазик.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 1, стр. 110—115

СЕКУЛИЌ, ЗОРАН

*Разговор со БЛАЖЕ КОНЕСКИ:* (кон шеесетгодишнината на акад. БЛАЖЕ КОНЕСКИ). — Современост, 1981, XXXI, 1, стр. 3—6
(Разговорот го водел ЗОРАН СЕКУЛИЌ, „Идеје“, Белград, II, 1971, 5, 67—70)

СИМЈАНОСКИ, БОШКО

*За некои термини во наставната програма по физичко воспитание.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /136/—140

СПАСОВ, АЛЕКСАНДАР

*Два превода на БЛАЖЕ КОНЕСКИ од поезијата на АЛЕКСАНДАР С. ПУШКИН.* — Прилози — МАНУ: Одделение за лингвистика и литературна наука, 1981, VI, 2, стр. /101/—104

СПАСОВ, ЉУДМИЛ

*Наставата по македонски јазик како предмет на научно испитување:* (д-р РУЖА ПАНОСКА, Методика на наставата по македонски јазис, Просветно дело, Скопје, 1980). — Литературен збор, 1981, XXVIII, 1, стр. 131—132

*Неколку маргиналии во врска со категоријата преодност на глаголите во македонскиот литературен јазик.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 1, стр. 21—35

*Проширување на валентноста на глаголите како литературен факт;* (врз основа на македонскиот јазичен материјал), — Современост, 1981 XXXI, 5—6, стр. 113—119

СТАМАТОСКИ, ТРАЈКО

*Македонскиот јазик во периодот меѓу двете светски војни.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 3, стр. 3—12

*Научната дејност на проф. БЛАЖЕ КОНЕСКИ.* — Литературен збор, 1981 XXVIII, 5, стр. 15—26

*Научната дејност на проф. БЛАЖЕ КОНЕСКИ.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 5 стр. 15—26

*Научната дејност на БЛАЖЕ КОНЕСКИ.* — Разгледи, 1981, XXIII, 1, стр. /25/—34

*Научната дејност на проф. БЛАЖЕ КОНЕСКИ:* (по повод на 60-годишнината на животот). — Предавања на XIV семинар . . ., стр. /15/—28

СТАНКОВСКА, ЉУБИЦА

*Прашања од областа на ономастиката.* — Плодна линавистичка дејност на БЛАГОЈА КОРУБИН, Литературен збор, 1981, XXVIII, 6, стр. 20—24

СТЕПАНОВСКИ, РИСТО

*Употребата на наставни средства во поуките за јазикот во IV одделение и воведување на учениците во основните законитости на македонскиот литературен јазик.* — Просветно дело, 1981, XXXV, 3—4, стр. /65/—76

СТЕПАНОВСКИ, НАУМ

*Примената на јазикот во усниот аовор и писмената кореспонденција во општината Охрид.* — Јазикот во јавната комуникација, стр. /111/—119

СТЕФАНИЈА, ДРАГИ

*За ненормираната лексика во македонскиот јазик: жаргон, сленг, арго.* — Предавања на XIV семинар . . ., стр. /101/—118

СТОЈЧЕВСКА-АНТИЌ, ВЕРА

*Библиографија на објавени трудови на проф. БЛАЖЕ КОНЕСКИ во Годишниот зборник на Филозофскиот и на Филолошкиот факултет во Скопје* / Изработила ВЕРА СТОЈЧЕВСКА-АНТИЌ. — Литературен збор, 1981, XXVIII, 4, стр. 33—34

ТРАЈКОВ, ЃОРЃИ

*Јазикот во наставната практика.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 115—120

*Примена на македонскиот литературен јазик во наставата на основното и средното образование:* (прилог од согледувањето во регионот на Источна Македонија). — Просветно дело, 1981, XXXV, 1—2, стр. /65/—77

УГРИНОВА-СКАЛОВСКА, РАДМИЛА

*Кажувањето на МАРКО ЦЕПЕНКОВ и црковнословенската традиција.* — Симпозиум посветен на животот и делото на МАРКО ЦЕПЕНКОВ, стр. /347/—353

ЦВЕТКОВА, МАРИЈА

*Значењето на стручниот јазик и потребата за негово научно проучување.* — Зборник на трудови: Универзитет во Битола; Факултет за туризам и угостителство, стр. 129—133

ЦВЕТКОВСКИ, ЖИВКО

*Една значајна монографија:* (Т. В. ЦИВ6ЯН, Синтаксическая структура балканского языкового (союза). — Литературен збор, 1981, XXVIII, 4, стр.
ШАПКАЛИСКА, ТОДОРКА

ЧАШУЛЕ, ИЛИЈА

*Некои аспекти на социјалната дијалектологија кај нас.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 61—67

ЏУКЕСКИ, АЛЕКСАНДАР

*Библиографија на трудовите на БЛАЖЕ КОНЕСКИ објавени во списанијата „Македонски јазик“ (МЈ) и „Литературен збор“ (ЛЗб)* / Изработил АЛЕКСАНДАР ЏУКЕСКИ. — Литературен збор, 1981, XXVIII, 4, стр. 31—33

*Значаен прилог кон македонската лексика:* (МИТО МИОВСКИ: Лексиката во текстозите на ЈОАКИМ КРЧОВСКИ. НИО „Студентски збор“, Скопје 1980, стр. 166). — Литературен збор, 1981, XXVIII, 3, стр. 123—126

*Значајно остварување во областа на клутурата на јазикот: (БЛАГОЈА КОРУБИН:* Јазикот наш денешен, книга 3, НИО „Студентски збор“, Скопје, 1980). — Литературен збор, 1981, XXVIII, 6, стр. 99—102

*Јазикот на ГРИГОР ПРРЛИЧЕВ во една негова беседа од 1866 година.* — Предавања на XIV семинар.., стр. /87/—100

*Лингвистичката мисла на БЛАЖЕ КОНЕСКИ.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 4, стр. 3—20

*Можности за бројно определување на именката кадар.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 4, стр. 111—113

ЏУКЕСКИ, АЛЕКСАНДАР

*Неодбележано правило за употребата на ј во македонскиот правопис.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 1, стр. 115—116

*Редот на зборовите во финалните реченици.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 123—126

*Согласување на индиректниот предмет.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 2, стр. 123—126

*The Macedonian Literary Language.* — Macedonian Review, 1981, XI, 3, стр. 289—298

ШАПКАЛИСКА ТОДОРКА,

*Дијалектната лексика во некои дела од македонската современа проза.* — Современост, 1981, XXXI, 1, стр. 64—73

ШОКЛАРОВА-ЉОРОВСКА, ГЕРМАНИЈА

*Употребата и значењето на лексемата како во јазикот на македонската народна поезија.* — Литературен збор, 1981, XXVIII, 5, стр. 43—49

*Радмила БАСКИЌ*

## ИСПРАВКА

Во „Литературен збор“ бр. 1/1983 год се допуштени извесен број печатни грешки, од кои некои ја менуваат смислата на кажувањето. Така, на стр. 48 во 3. ред оддолу место маризмот стои „марксизот; на стр. 27 во 19 ред оддолу место автографот стои „авторот“, а на стр. 140 во 10—11 ред оддолу по зборот „Ивановиќ“ треба да стои: (Современите толкувања на поезијата и поетиката на Константин Миладинов), Ванчо Тушески.

Редакцијата ќе настојува во идните броеви да ги елиминира, најмногу што може, печатните грешки.

# ЛИТЕРАТУРЕН ЗБОР

Списание на Сојузот на друштвата за македонски јазик и литература на СР Македонија

Со указ на Претседателот на Социјалистичка Федеративна Република Југославија од декември 1978 година, Сојузот на друштвата за македонски јазик и литература на СР Македонија е одликуван со Орден на трудот со црвена ѕвезда.

Со указ на Претседателот на Социјалистичка Федеративна Република Југославија од ноември 1979 година, по повод дваесет и петгодишнината од излегувањето, а за особени заслуги и успеси постигнати во негувањето и развивањето на македонскиот јазик и литература, како и за значаен придонес за стручното издигнување на наставничкиот кадар, списанието „Литературен збор", орган на Сојузот на друштвата за македонски јазик и литература на СР Македонија, е одликувано со Орден на трудот со златен венец.

Ракописите отчукани на машина со кирилски шрифт, новинарски проред, да се адресират до Редакцијата на „Литературен збор“ — Институт за македонски јазик „Крсте П. Мисирков“, Скопје (на име: Тодор Димитровски) или Македонска академија на науките и уметностите, Скопје (на име: Михаил Јанушев).

Ракописите што содржат графикони, бисци, фотографии и сл. треба да бидат доставени со сите придружни материјали приспособени за клиширање.

Неуредно доставените ракописи Редакцијата нема да ги разгледува.

Ракописите не се враќаат.

*

Порачките за списанието да се вршат на адреса: Љубица Мишевска, Македонска академија на науките и уметностите, Скопје. Жиро-сметката на Сојузот на друштвата за македонски јазик и литература на СР Македонија е — 40100-678-5631, Скопје.

ИЗЛЕГУВАЊЕТО НА СПИСАНИЕТО „ЛИТЕРАТУРЕН ЗБОР“ Е ОВОЗМОЖЕНО СО МАТЕРИЈАЛНАТА ПОДДРШКА НА: РЕПУБЛИЧКАТА ЗАЕДНИЦА НА НАСОЧЕНОТО ОБРАЗОВАНИЕ, ОПШТАТА ЗАЕДНИЦА НА НАУЧНИТЕ ДЕЈНОСТИ И РЕПУБЛИЧКАТА ЗАЕДНИЦА НА КУЛТУРАТА.